други глагол са другим значењем]. У RJA у којему се редакција ограничила само на оне речи које су се налазиле у одабраној грађи, забележен је мали број ових глагола са афиксима. Нпр. глагол ремућат је забележен само у простом облику ремућати, а овде се налазе и глаголи: *доремућат*; *изремућат*, *наремућаш*, *одремућат*, *поремућат*, *уремућат*, *заремућат*; са експресивним значењем: *доремућат се* [једва сам се доремућао, довукао]. Глаголи на -ire [сх. -ити] у неким су случајевима перфективни, а у неким имперфективни. Кад су имперфективни лако добијају префикс и перфективну парну видску форму, али кад су перфективни ретко добијају имперфективну парну форму на -*ивати*. Забележио сам само *партити*, *парћивати* [partire; кренути, кретати]. Налази се и *финивати*, од finire, али он је у перф. виду добио облик фӣнут, фӣнем, в. ЈФ XIV 127. Наставак *ну* добио се и у видском пару глагола *ско̏сат* — *ско̏снут*, али с обзиром на акценат који не одговара акценту других глагола питање је да ли је он постао од scossare, као што је објашњен у RJA, или је направљен у српскохрватском језику од именице ско̏с m [scossa f, трзај, ib.] према глаголима др̏мати, др̏нути; тр̏зати, трзнути.

Акценат глагола на -ат(и), -ам није бележен, јер је он увек једнак по обрасцу штампа̏т, штампа̑м; штампа̀ват, штампа́јем, (у северозападном делу Боке пренесен по правилу новог акценатског система; ту се понегде чује и през. шта̀мпава̑м). Осим два споменута једину изнимку чине глаголи: *шу̏кат*, *шу̏кам*; *шу̏кнут*, *шу̏кнем*; *пошу̏кат* [succhiare; пити с уживањем;о алкохолним пићима]; *тирати*, *истирати* [tirare; потезати, потегнути; у изразу: тирати, истирати за уши]. Глагол *пешкат* [pescare] када значи „газити" [брод мало или много пешка], в. стр. 195, има само импф. вид, а када значи: узимати карту [у игри], онда има обадва вида као и *стришат* [*strisciare*; повући картом по столу и тиме у игри дати знак.]

Инфинитив се обично свршава на -*т*, па је овде тако и бележен; али се понекад чује и облик на -*ти*.

Код именица разликовање дрвета и његовог плода, које се у талијанском исказује разликом у роду речи [дрво мушки род, плод женски] прелазом у наш језик изгубило се, јер у њему такво разликовање не постоји. Зато страна реч узета у једном роду, мушком или женском, означује и дрво и плод.

У овом раду* изнесене су речи које се не налазе у RJA. Забележене су у селу Лепетане у Боки Которској [где су сакупљење и речи које се налазе у мојим ранијим радовима „Акценат у говору села Лепетана (Бока Которска)" ЈФ XIV, исправци у ЈФ XVII, 215 и „Reči stranog porekla u govorima Boke Kotorske" Спом. САН CV]. Наравно, и на овако уском језичком подручју као што је Бока у лексици, као и у другом, има разлика, али се она ипак, особито у погледу значења речи, може посматрати као једна целина.

---

* Пошто се овај рад и „Reči stranog porekla u govorima Boke Kotorske" међусобно надопуњују, овде се износе штампарске грешке које се налазе у том ранијем раду, изузевши неке мање, очевидније: на стр. 197а

*Васо Томановић*

## РЕЗЮМЕ

# О ЗНАЧЕНИИ СЛОВ ИНОЯЗЫЧНОГО ПРОИСХОЖДЕНИЯ В НАРЕЧИЯХ БОКИ КОТОРСКОЙ

Данная работа тесно связана с работой „Strane reči u govorima Boke Kotorske, Споменик CV, Београд 1955, того же автора, в которой приведены слова иноязычного происхождения, отличающиеся от слов приведённых в RJA (Rječnik hrvatskoga ili srpskoga jezika, Jugoslovenska akademija, Zagreb) по форме или по значению. Здесь приводятся слова, которые не содержатся в этом словаре, хотя он и включает иноязычные слова, взятые из многочисленных литературных источников (в отношении Боки Которской, из произведений С. М. Любишы, В. Врчевича; В. Караджича, М. Брайковича и М. Решетара). Автор стремился дать как можно более точную и более полную картину изменений в значении

---

27 *редак одозго*: madre ·badeša *место* madrebadeša; 197б 4 opar *место* acar; 20 marcija *mesto* marcia; 198a 45 po *mesto* r; 199a 26 patliđan *mesto* patlidžan; 55 tal. *mesto* tal. ballotta; 199b 20 a *mesto* a da; 53 banđen od banditi *mesto* banćen od bantiti; 58 *izostaviti*: nagnale ga; 200a 12 bȍrjelo *mesto* bȁrjelo; 37 bȃštun *mesto* baštȗn; 200b 7 batio *mesto* batilo; 21 se *mesto* se neko; 25 vatkun *mesto* batkyn; 34 Orašcu *mesto* Oravcu; 22 bačun *mesto* baćun; 57 impf.", *mesto* impf. u (;201a 13, 26, 31 đelat *mesto* dželat; 26 bolanđa *mesto* bolandža; 201b 35 bȗlin *mesto* bulȋn; 202a 24 cimitorijo cimiterij *mesto* simitorijo simiterijo; 41 i rečima pom. *mesto* u rečima rom.; 202b 9 ćiculata *mesto* ćikulata; 30 virȃ *mesto* vȋra; 39 orač *mesto* arač; 58 denigato denegant *mesto* denìgati denìgȃm; 56 destregadùra *mesto* destregadúra; 203b 63 je on ga *mesto* ga je on; 204a 5 fađuo, fađula *mesto* fàdžuo, fadžúla; 14 faštidiju *mesto* fastidiju; 204b 8 makaze *mesto* makaza; drugi *mesto* dugi; 37 hojelica *mesto* hvjȅlica; 205a 11 izostaviti i; 30 fronđata *mesto* frondžata; 31 franđata *mesto* frandžata; 60 slučaju vokal *i mesto* slogu vokal *u*; 61 slučaju bi se *a* ili *e mesto* slogu očekivalo bi se *a*; 64 *izostaviti prvu i poslednju crticu*; 205b 6 *i mesto u*; 15 i reče *mesto* reče: 206b 25 frastuoso *mesto* frastuono; 34 djometar i djometro *mesto* đȍmetar i đȍmetro; 41 djenȃzio *mesto* đenȃzio; 207a 12 mu *mesto* im; 207b 29 ȉndovino *mesto* ȉndovin; 34 vidjelo *mesto* viđelo; 36 inđinir *mesto* indžinir; 208a 42 razvila *mesto* nije razvila; 58 *r* mesto *ч*.; 209b 6 kandelera *mesto* kandȅlōra; 21 značenje *mesto* značenju; 210a 32 kasarna *mesto* kasarma; 37, 38 kaštig *mesto* kastig; 53 kàvaleti *mesto* kavàleti; 210b znači *mesto* znači svaki; 61 κρεμάοτρα *mesto* κρεμάστρα; u *mesto* u arb. 211a 27 patliđana *mesto* patlidžana; 211b 39 sinđirić mesto sindžirić; 212b 15 krilo *mesto* krklo; napor *mesto* nabor; 213b leander *mesto* leȃndar; 215a 54 mitra m μέτρα *mesto* mitra μίτρα; 215b 4 i, i *mesto* i; 14 Ovo mesto ovo; 216a 31 nešto *mesto* rešto; 217a 20 < i *mesto* (= ń); 219b 3 pasač *mesto* pasadž; 5 pasadj *mesto* pasađ; 220b 25 pendole m pendolo; 222a 66 plovijào *mesto* plovijȁo; 223b 41 lumaco *mesto* lumaca; 44 značenje *mesto* značenja; 224a 7 dirnuti *mesto* dignuti; 226b u 32 *retku iza reči viholjica treba dodati*: u istom značenju) biti nastala mešanjem od vijola, vijolica

слов, которые они претерпевали, войдя в сербохорватский язык. Из примеров видно, что вполне сохранили своё значение главным образом слова с очень узким значением, которые были нужны вследствие большей дифференциации труда, орудий и создаваемых ими произвений, а для более общих и ранее известных понятий имелись слова уже и раньше. Если слово имело несколько значений, оно было усвоено только в одном из них — том, которое было нужно. Только в более редких случаях появилась надобность усвоить слово в нескольких его значениях. Часто иноязычное слово заимствовалось при наличии своего слова с этим же значением или очень близким ему. В таких случаях своё слово задержало прежнее значение, а иноязычное было употреблено для обозначения нового понятия. Так, например, слово мак задржало своё прежнее значение: дикий мак (papaver erraticum), а слво папавер (итал. papavero) означает культивированный мак. В некоторых словах, особенно тех, которые имеют более широкое значение, иногда трудно определить границу между значениями своего и заимствоаного слова.

Очень частый случай заимствования слова вызван стремлением к более сильной музыкальной экспрессии. Иноязычное слово подчас было с музыкальной стороны более экспрессивным, чем своё, но и тогда, когда оно не было более экспрессивным по своему звуковому составу, оно воспринималось как более экспрессивное, потому что чувствовалось новым; т. к. не была известна его связь с другими сродными словами вследствие чего оно было совершенно немотивировано, оно воспринималось как необыкновенное, и его звуковой образ сильнее привлекал внимание.

От иноязычных слов, как и от слов своих производились новые слова: уменьшительные, увеличительные, определённая и неопределённая форма прилагательных, совершенный и несовершенный вид глаголов и др. Сравнение слов иноязычного происхождения со словами своими в отношении вида глаголов особенно интересно, т. к. оно проливает свет на его характер. Глаголы иноязычного происхождения утратили способность означать в зависимости от контекста один кокой-либо из видов и приобрели особые форманты для обозначения вида. Тот глагол, которому в зависимости от его лексического значения был часто необходим и совершенный и несовершенный вид, усвоен в совершенном виде, а от него произведен другой при помощи суффикса *-āва-* или *-ӯва-* для несовершенного вида. Глагол, означающий какое-нибудь состояние или какое-нибудь действие, которое по своему характеру длительно или как таковое представляется, особенно же если он выражает какое-либо действие или состояние как врождённое или приобретённое свойство, такой глагол получил несовершённый вид. Такому глаголу иногда додается префикс с целью придать ему новый оттенок лексического значения или обозначить начало или конец действия или состояния им выраженного, в каком случае он становится совершенным. Все такие глаголы, если означают действие, производимое одушевљенным существом или состояние, в котором оно находится, могут получить префикс *на* с рефл. *се* (например: наремуħати се) и таким образом приобрести значение действия (состояния) произведённого в большой мере.

*Х. Поленаковиќ*

## БРАЌАТА МИЛАДИНОВЦИ И ВАСИЛ Д. ЧОЛАКОВ

За односот меѓу браќата Миладиновци и недоволно проучениот бугарски фолклорист и општествен работник Васил Д. Чолаков[1]) одвај ако е речено нешто малку и, пред сѐ, во работите каде што се говори за браќата Миладиновци. Меѓутоа — и од она што е досега познато за односот меѓу Миладиновци и Чолаков — лесно може да се види дека врските меѓу браќата Миладиновци и бугарскиот фолклорист биле многу живи и искрени и, мене ми се чини, тие претставуваат најинтимни врски меѓу еден бугарски општествен работник со познатите наши преродбенски борци.

Истражувајќи архивски материјали во врска со дејноста на Константин Миладинов во Загреб, имав среќна прилика, во кореспонденцијата на познатиот хрватски научник и општествен работник д-р Фрањо Рачки, да најдам неколку писма што Васил Чолаков му ги испратил на

---

[1]) Йордан Иванов, Св. Иван Рилски и неговият монастир, София, 1917, стр. 120; Ив. Д. Шишманов, Нови студии из областа на българското възраждане, I, В. Е. Априлов, Неофит Рилски, Неофит Бозвели, Сборник на българската академия на науките", книга XXI, 1926, стр. 399—400 (и понатаму: Шишманов, Нови студии); Хр. Вакарелски, Василий Д. Чолаков, „Родна реч", година XII, книга 4, стр. 180—185; М. Арнаудов, Братя Миладинови. Живот и дейност (1810, 1830—1862), София, 1943, 63, 70 и следи; Маньо Стоянов, Българска възрожденска книжнина, I, София, 1957, 372—373, II, 1959, на повеќе места (и понатаму: Стоянов, Книжнина). — Една опширна работа на Васил Д. Чолаков, што останала нерегистрирана кај Хр. Вакарелски и М. Стојанов е: „Bugarski običaji", објавена во седмичникот: „Dragoljub". Zabavni i poučni tjednik, Загреб, 1868, бр. 1 (стр. 13—14, 2 (стр. 29—30), 3 (стр. 45—46), 6 (стр. 90—92), 7 (стр. 110—111), 9 (стр. 138—140). Оваа статија од Чолаков редакцијата на седмичникот ја добила од управата на Југославенската академија на науките и уметноста до која, за нејзината публикација „Rad", беше ја упатил познатиот правен историчар д-р Валтазар Богишиќ, кому пак сигурно беше му ја предал В. Чолаков. Статијата на Чолаков била најавена уште во претходната 1867 година (бр. 46, стр. 773, а по повод пишувањето за подвизите на војводата Ињо Марков). Во работата на Чолаков се опишуваат обичаите од Татар—Пазарџик и околијата, започнувајќи со обичаите околу раѓањето, преку описот на детските игри, свадбата и обичаите по свадбата. Овие материјали Чолаков ќе ги препечати и во својот „Български народен сборник", Болград, 1872, стр. 1—18.

Рачки[2]), а во кои има многу податоци за Миладиновци. и особено, за врските меѓу Чолаков и Миладиновци воопшто и, одделно , за пријателските односи на Чолаков со Константин Миладинов во Загреб, за време на печатењето на познатиот Зборник од народни песни на браќата Миладиновци, за кој дал доста материјали, од теренот на Бугарија, Васил Чолаков. — Користејќи ги овие писма на Чолаков, што досега беа останале неискористени во науката, и прибирајќи ги останатите податоци во кои се говори за односите Миладиновци—Чолаков, во оваа студија сакам целосно да го разгледам прашањето за врските меѓу Миладиновци и Чолаков*).

1.

Од досега познатите материјали во кој се говори за врските меѓу Миладиновци и Чолаков се гледа дека тие датираат уште од времето на престојот на Константин Миладинов во Москва, кога таму престојувал, како студент, и Васил Д. Чолаков. Познато е дека престојот на Константин Миладинов во Русија започнува при крајот на 1856 година и трае некаде до средината на 1860. Чолаков е во Русија цели 5—6 години пред доаѓањето на Констанин Миладинов таму, од 1851, кога го гледаме како ученик во Киевската духовна семинарија[3]), во Москва е сигурно веќе во средината на 1857 ,кога, преку некои свои роднини од Панаѓуриште, ангажира луѓе во родниот крај за собирање географски и етнички податоци за Бугарија и Македонија. Овие податоци му биле потребни на В. Чолаков за да му ги предаде на некој московски ,,землеописател", што подготвувал некакво општоземлеописание, па немал потребни материјали од Бугарија и Македонија[4]). По сè ми се чини дека овие географски и етнички материјали му биле потребни на рускиот географ-картограф Орел Ошмјанцов, кој, малу додоцна, ќе го ангажира и Димитрија Миладинов околу собирањето вакви материјали од теренот на Македонија.

Во ова време во Москва пристигнува и Константин Миладинов, за да се запише како вонреден студент на Историско-филолошкиот факултет на Московскиот универзитет. Треба да се претположи—бидејќи немаме сигурни докази за тоа — дека средбата меѓу Константин Миладинов и Васил Чолаков станала набргу по пристигањето на Константина во Москва. Малиот број јужнословенски ученици и студенти во Москва,

---

[2]) Писмата од Васил Д. Чолаков до д-р Фрањо Рачки се наоѓаат во Хисторискиот архив на Југославенската академија на науките и уметноста, XII. А 112/1—4; овие писма ги проучив есента 1959 година; најнова работа за д-р Ф. Рачки е студијата на Виктор Новак, Фрањо Рачки (1828—1894), Београд, 1958.

*) Извод од ова студија, во вид на предавање, изнесен е на 16-I-1961 год. на заедничката седница на Друштвото за македонски јазик и литература и на Друштвото на Универзитетските наставници — секција на Филозофскиот факултет во Скопје.

Истово предавање беше одржано и на 6-II-1961 год. на седницата на Друштвото на историчарите на НРМ.

[3]) Из архивата на Найден Геров. Под редакция на Т. Панчев, София, I, 1911, II, 1914 (и понатаму; Геров, Из архивата) I, стр. 520—521;

[4]) Шишманов, Нови студии, 318—319.

пред сé македонски и бугарски, биле упатени едните на другите, а поврзани со заедничките покровители, што ги помагаат или стипендираат, тие се движеле во одредени средини. Во таква една средина и дошло до средбата Миладинов—Чолаков. За македонските студенти во Москва знаеме дека — нешто малу подоцна — живееле на едно место заедно и дека Константин Миладинов, како постар, бил задолжен да води сметка за овие студенти[5]). Секако дека во слична положба биле и бугарските студенти. Засега нам не ни достасуваат конкретни податоци за тоа како се развивале односите меѓу Константин Миладинов и Васил Чолаков во почетокот на нивното познанство, но од она што го знаеме за тоа какви биле тие односи веќе година дена подоцна, треба да се допушти можност на верување дека од самиот почеток на врските Константин Миладинов—Васил Чолаков имаме работа со луѓе меѓу кои се развивале срдечни, пријателски односи, така што едниот за другиот употребувале најпријателски зборови, со кои ги искажувале своите топли, искрени чувства. Тоа се гледа од првиот конкретен документ во којшто добиваме сведоштво за пријателските чувства на Константин Миладинов спрема Васил Чолаков. Тоа може да се заклучи и индиректно од фактот дека Чолаков веќе во 1858 година доста добро го владеел македонскиот јазик, така што можел да држи и говор на тој јазик. А македонскиот јазик Чолаков можел да го научи пред сè од дружењето со македонските студенти во Москва, во прв ред од Константин Миладинов кој за Чолакова има вакви зборови: „Нашија нај-мил Чолаков"!

Првиот документ кој говори за односите Чолаков—Миладинов е едно писмо што Константин Миладинов го напишал во Москва на 8 октомври 1858 година и му го упатил на архимандритот Хрисант во Киев[6]). Во ова писмо се говори, меѓу другото, и за Васил Чолаков, кој-

---

[5]) Братя Миладинови, Съчинения (под редакция на Никола Табаков), София, 1939, стр. 53. „Сите македончина. . . заедно седиме на едно место и над ним имам всевозможно попечение за да успеем на науката поскоро".

[6]) П. Чилев, Едно писмо на Константин Миладинов до архимандритот Хрисант, Македонски преглед, София, год. I, 1924, кн. 2, стр. 71—73; архимандритот Хрисант Дојчинович бил егумен на Екатеринскиот манастир во Киев и, изгледа, нешто како раководител на бугарските и македонските студенти и ученици во Киев (Сборник БАН, 28, 33—35, и Кирил Пловдивски, Натанаил, 1952, стр. 166 сл). Познато е едно негово писмо упатено од Киев, на 26. X. 1851 година, до Најден Геров (Геров, Из архивата, I, стр. 520—521) во кое се пофалуваат успесите на Геров во Пловдивско како руски конзул. Писмото го потпишале повеќе бугарски и македонски ученици и студенти од Киев, меѓу кои се наоѓа и потписот на Васил Чолаков и на Натанаил Стојанович—Кучевишки—Зографски. Минувајќи есента 1856 низ Киев Константин Миладинов морал да се види со архимандритот Хрисант и — многу веројатно — и со Васил Чолаков. Како што се гледа од ова писмо Константин Миладинов одржувал врски со архимандритот Хрисант и говореле за заедничкиот познаник — Васил Чолаков. Архимандритот Хрисант го напушта Киев и оди во Самоков во 1860 година (Стоянов, Книжнина, II, 15941), каде и умира на 19 април 1870 година (Стоянов, Книжнина, II, 12466). — Можеби од истово време е и писмото што Чолаков му го упатил на архимандритот Хрисант, а во коешто како да се говори и за Константин Миладинов и за дружбата негова со Чолаков. Се работи за следново. Во некогашниот „Архива на възраждането" (порано сместен во Народниот етнографски музеј во София) постоело едно писмо многу интересно за прашањето што нас во овој труд нè окупира. На ова писмо (№ 3109) — „което е без дата и в което не е отбелезано нито от кого е, нито за

што се токмел, тие денови, да замине за Бугарија и Македонија. Чолаков требало да замине за Бугарија од Москва уште во јуни месец „тая неделя трьга от тука г. Василий Чолаков", му пишува на 5 јуни 1858 г. Констан-

---

коего е. . ." некое лице забележило „че е от В. Чолаков от Москва до архимандрит Хрисант в Киев". Писмото гласи: „Сички тукашни българи Ви ся кланят, а Македонията Ви пише и писмо. — Я живиме сега со нея! Дедо, ще ли да имам чест да Ви видя, ако ся върна през Киев? Сос новости из Турско бехме богати докле беше Саавушката в Москва, а сега милости просим, да ни съобщите що годе.

В Киев ли е Преосвешенний Ковачевич? За него твърде лошаво мнение имат в Петербург, особенно Обер-прокурора на Св. Синод" (Станимир Станимиров, Стефан Ковачевич, епископ Лаодикийски, Известия на Народния етнографски музей в София, год. II, книжка I—II, София, 1922, стр. 52—53).

Кога некој (во „Архива на възраждението"?) ова адеспотно писмо му го припишал на Васил Чолаков, одредувајќи го и адресантот, тогаш тој секако имал некои причини што така постапил. Дали за тоа одлучила содржината на писмото или нешто друго, не ми е познато ,но од она што следи може да се види дека и јас сум на мислење оти станува збор за писмо од Васил Чолаков упатено до архимандритот Хрисант во Киев. Во прилог на припишувањето на ова писмо на Васил Чолаков и на тоа дека тоа било упатено до архимандритот Хрисант во Киев, би дал некои докази до кои сум дошол врз база на анализа на некои реалии од писмово. Се задржувам на ова писмо и од причини дека од него можам, ми се чини, да извлечам еден податок повеќе за врските меѓу Константин Миладинов и Васил Чолаков; можеби дека ова писмо ни открива една досега непозната страница од животот на овие двајца пријатели, страница што се наоѓа на првото место од историјата на нивната дружба. 1. Од зборовите „Сос новости из Турско бехме богати докле беше Саавушката в Москва. . ." се потврдува дека писмото било пишувано во Москва; 2. Дека писмото било адресирано во Киев се заклучува по тоа што името на овој град двапати се споменува во писмово; 3. Писмото е упатено до некое лице што уживало голема почит кај „сичките тукашни (московски) българи", кои му „ся кланят". Ова лице Чолаков го наречува „Дедо", што значи дека тоа било возрасно и, што е поважно, заземало таков положај кој го носи со себе називот „дедо", т. е. старешина на некоја црквена установа. Во Киев, во времето кога е пишувано ова писмо, престојуваше архимандритот на Екатеринскиот манастир Хрисант Дојчинович; 4. Од последната реченица во писмото. „В Киев ли е Преосвешенний Ковачевич? — може да се одреди приближно времето кога е пишувано писмото. Преосвештениот Ковачевиќ е — Стефан Ковачевиќ, епископот Лаодикијски, којшто во Киев, како епископ, т. е. „Преосвештени" бил сместен во Киево — Печерската лавра од 27. XII. 1855 до 3. VI. 1858 година (Станимиров Станимир, спомнатото дело, стр. 82), околу ова меѓувреме е пишувано писмово; 5. Писмото било пишувано во Москва додека таму бил некој Саавушка, кој на тамошните Бугари им соопштувал вести од Турско: „Сос новости из Турско бехме богати докле беше Саавушката в Москва. . ." „Саавушката" е, според мене, бугарскиот студент во Москва Сава Филаретов, којшто уште од 1848 година е во Русија — Одеса (Геров, Из архивата, II, 70), а потоа неколку години студирал во Москва како стипендист на Иван Денкоглу (Геров, Из архивата, II, 220, 222). Студиите ги завршил на крајот на школската 1857 година (Геров, Из архивата, II, 148) и заедно со Иван Денкоглу ја напуштил Москва во август 1857 година и во Софија биле веќе на 26 август истата година (Геров, Из архивата, II, 490). Учителствувал извесно време во Софија — во тоа време имал можност да се сретне со Чолаков — и бил принуден, поради својата дејност, да ја напушти Бугарија и да стапи во руско државјанство и руска дипломатска служба. Додека студирал во Москва одржувал живи врски со разни луѓе од Бугарија и особено со Најден Геров и од нив добивал вести за ситуацијата во Турско. Тие вести им ги соопштувал на бугарските студенти во Москва. 6. на крајот, да се обидам да ја објаснам и последната важна реалија од писмово". . . . а Македонията Ви пише и писмо. Я живиме сега со нея". — —Кој е тој човек што „сега" живеел заедно со Чолакова и кого го викале „Македонијата" и Чолаков и кога со тоа име го знаел и архимандритот Хрисант? Овој човек , „Македонијата" му пишувал писмо на Хрисанта во истото време кога и Чолаков. Во времето кога е пишувано ова писмо во Москва живеело с а м о едно

тин Геров од Москва на својот брат Најден Геров[7]), но зошто тргањето на пат било одложено за околу четири месеци, не е познато. — Со првите зборови, со кои говори за Васила Чолаков, Константин Миладинов ни дава на знаење дека е Чолаков негов пријател, или да ги употребам зборовите на К. Миладинов, тој „нашия най-мил Васил Чолаков", којшто заминува за татковината, за да „уталожи жаждата на младежьта с млекото на просветата"[8]). Понатаму во писмото Константин Миладинов ја искажува својата радост дека „отчеството ни приема добре подготвен и полезен човек който с откровена преданост ще даде много жертви пред олтаря на отечеството", истакнувајќи ја и целта на ова патување на Чолаков. Чолаков, додава К. Миладинов во своето писмо, оди на пат „с цель да обиколи некои части на нашето отечество, особено онези, гдето се обръща вниманието на нашите сънародници при настоящите щасливи моменти за възраждането на нашата филология"[9]). Оптужуван, подоцна, од страна на неговиот некогашен учител Неофит Рилски, како пропагатор на унијата, В. Чолаков во едно свое писмо, од Панаѓуриште, на 17 март 1863 година, со огорченост му одговара на Рилски, одбивајќи ги оптужбите за ширењето на унијатството, а тврдејќи дека во 1858 година дошол во Кукуш „за да поздравя тамошното възраждание и са опозная с оная страна, когато още и на ум не дохождаше на българите за Уния?"[10]). Оваа изјава на Чолаков можеби одговара на вистината доколку се однесува до неговото помагање на

---

познато лице од Македонија — Константин Миладинов — од август 1857 година (Х. Поленаковиќ, предговор во: Константин Миладинов, Творби, Скопје, 1958, стр. 10). Тој му пишува на архимандритот Хрисант, едно писмо сигурно, а можеби и повеќе. Тој му соопштува дека Чолаков се готви да ја напушти Москва и да оди во Македонија и Бугарија. И во писмото што го анализираме сега се говори за патувањето на авторот на писмото и за неговото евентуално минување низ Киев! — Константин е наречен „Македонијата" дека е од Македонија, за разлика од студентите од Бугарија и заради тоа дека тој факт самиот Константин го подвлекувал. Така, познато е дека тој, во Киев, пред клисарот од една црква, можеби и во присуство на самиот архимандрит Хрисант, докажувал дека не е Грк и дека Македонија не е грчка земја; само во едно писмо до Г. С. Раковски од 8. I. 1859 година тој на три места го истакнува македонството на песните што ги носел со себе и на македонските студенти:"... и ја имам многу Макед. песни, кои сакам да издадам..." и „Низ македончињата недавна овдедојдени... и „Сите македончина на име Ви се кланат..." (Братя Миладинови Съчинения, 52—53)! Поради сето ова, а и поради фактот дека е тој првиот македонски студент во Москва по Кримската војна, тој бил наречен од своите другари Бугари „Македонијата". Ако се работи навистина за Константина Миладинов дека е „Македонијата", а Васил Чолаков — „Горчелав" (во Загреб), тогаш двајцата побратими си имале прекари! Во секој случај ова писмо ни говори за тоа како Константин бил наречуван во Русија! Адеспотното писмо од „Архива на възраждането" треба да е пишувано меѓу август 1857 и 8 октомври 1858 година. (Анализата на ова писмо објавена е во „Нова Македонија" од 29. I. 1961).

[7]) Геров, Из архивата, I, 444.

[8]) Македонски преглед, год. I, кн. 2, стр. 73.

[9]) На истото место. Важно е да се напомене дека Чолаков не бил стипендист на Московскиот славјански благотворителен комитет, но тој сепак од Комитетот добил 150 рубли помош за патување во Цариград, Солун, Кукуш и Рилскиот манастир (Н. А. Попов, Краткий отчет о десятилетней деятельности (1858—1868) Славян. благ. комитета в Москве, 1868, стр. 5).

[10]) Шишманов, Нови студии, 348—349.

унијатското движење во Кукуш; но дека тоа движење постоело во Кукуш во време на неговиот престој таму јасен е доказ преводат на антиунијатското дело на Ј. Флеров, што беше го превел Константин Миладинов, а го донеле од Москва при крајот на 1858 пратениците на Словенскиот благотворителен комитет во Москва А. В. Рачински и Е. Јужаков. — Повлијаен од нападите на Неофит Рилски против В. Чолаков, К. А. Шапкарев во својата последна Автобиографија (останата во ракопис), зборувајќи инаку со симпатии за Чолакова, неговото доаѓање во Кукуш го објаснува вака: „уж за да противодействува на лукавите интриги на Русина Рачински, който се боел да не би Кукушаните прегрнът унията, та и съветвал цврсто да се държат о православието. . ." „Чолаков — додава Шапкарев — претпазил ги от руските му планове, които и му ги побркал. Той Чолаков, насърчил Кукушаните в народний им подвиг с живи слова, едно от които обнародовано е в спис. Български книжици от 1858 год.[11]). Понатаму во Автобиографијата Шапкарев го повторува тврдењето на Н. Рилски; „Казвали ми съще че В. Чолаков за първ път напомнил на Кукушаните и ги съветвал да прибегнат, за покровителство против гърцкото духовенство, при католическата западна црква. . ."[12]). Меѓутоа — противно од овие искажувања на Рилски и Шапкарев — уште еден доказ во полза на тврдењето на Чолаков за целта на неговото доаѓање но Кукуш, би било и неговото интимно поврзување со Димитрија Миладинов во Кукуш, а познато е дека според Шапкарев Димитрија, подоцна, го напуштил Кукуш токму во врска со одлуката на кукушаните да го примат унијатството. — Во продолжение на своето писмо до архимандритот Хрисант, Константин Миладинов пишува": тази обиколка ще бъде много полезна, защото обема твърде ценен материал. Колкото ще се разшири тази обиколка, толкова ще бъде поголема очакваната полза. Желателно е, г. Чолаков да обиколи повече части на Македония". А тоа било особено потребно подвлекува К. Миладинов во своето писмо, пишувано на совршен грчки јазик — и овде користено во бугарски превод од П. Чилев — и заради тоа дека: „Знаете какви нужди за възраждането показа напоследък Македония в Кукуш. Македония требва да бъде за нас по-известна и към нея да обърнем поголемо внимание".

Ова писмо од Константин Миладинов доста јасно ни ги прикажува односите меѓу македонскиот поет и бугарскиот општествен работник Чолаков. Константин ја знае целта на патувањето на Чолаков по Бугарија и Македонија и од ова патување очекува голема корист за преродбенското дело во Македонија, особено во Кукуш, каде неуморно работи на народното дело неговиот сакан брат, Димитрија Миладинов. Чолаков, како што се гледа од ова писмо, требало да собере и „ценен материал". За каков материјал станува збор? Конкретно на ова прашање не можам да дадам одговор, бидејќи за тоа не станува збор ни во писмово, иако треба да се претпостави дека тоа мора да му било познато на адре-

---

[11]) К. А. Шапкарев, Материяли за историјята на възражданието българщината в Македония от 1854 до 1884 година написана в вид на автобиография (ракопис), стр. 364.

[12]) Во истото дело, стр. 365,

сантот на писмото. Од некои индиректни податоци би можело да се заклучи дека Чолаков работел на два колосека: прво, го пропагирал народното будење во местата што ги посетил, со контакти меѓу него и истакнатите водачи на народната пробуда во односните места, со истакнувањето народната самобитност во минатото, со поддржувањето отпорот кај народот против фанариотските владици и, второ, собирал географски, топографски, етничко-статистички податоци, што не можел доволно да ги прибере порано, во 1857 година, преку своите пријатели и роднини. — За престојот на В. Чолаков во разни места во Бугарија и Македонија, и воопшто во Турција, имаме повеќе соопштенија. Ако го прифатиме искажувањето на Константин Миладинов за времето на тргањето на пат на В. Чолаков од Москва за точно — околу средината на октомври 1858 година — тогаш можеме да помислиме дека Чолаков најпрвин ја посетил Македонија, а потоа Бугарија. Знаеме дека веќе во ноември 1858 г. Чолаков е во Кукуш и Солун. Во декември 1858 г. е во Цариград. Колку време останува во Цариград, и каде оди од Цариград, не ми е познато. Секако тој е во Цариград и на 31 декември 1858 година, со која дата го потпишува својот допис за Кукуш, што е публикуван во списанието „Български книжици", 1858, ноември, 2, 333. Од ова патување Чолаков секако му пишувал на К. Миладинов во Москва. Еден доказ за тоа наоѓам во писмото од Константин Миладинов, упатено на 8 јануари 1859 година, до Г. С. Раковски. Во ова писмо, со коешто Константин Миладинов стапува во преписка со бугарскиот писател и революционер Г. С. Раковски, нашиот поет го истакнува следниов факт:". . .И В. Чолаков ми писа за Вас, и ја отдавна имах намерение да Ви предложам знакомство", вели, на едно место, во своето писмо, К. Миладинов. Во текот на 1859—1860 г. В. Чолаков е во разни места во Бугарија. Така од едно писмо на Неофит Рилски до Цветко Недев во Габрово, од 26. X. 1859 се дознава дека „кир Василия Чолаков, Панагюрецът", кога минувал „лятос през Габрово" добил едно писмо од овој Цветко за да му го однесе на Неофит и дека тоа писмо Неофит и го добил од Чолакова во Рилскиот манастир, „преди два дена", т. е. на 24 октомври 1859[13]). Во Рилскиот манастир Чолаков имал можност да разговара со својот некогашен учител Неофит Рилски меѓу другото, и за изнаоѓањето можност да се напечати Словарот на Неофит Рилски. Изгледа дека Чолаков му ветил на својот учител оти во Цариград, односно на некои одговорни места ќе настојува да најде начин за да се напечати Словарот на Рилски. За ова ветување се дознава од писмото на Сава Филаретов, од 29 март 1860 г., упатено од Софија до Неофит Рилски[14]), односно од писмото на архимандритот Прокопија и Неофита упатено до епископот Авксентија во Цариград, од 7 август 1869[15]). Што презел во овој поглед Чолаков, не е познато, но познато е дека тој, за време престојот во Рилскиот манастир, имал можност да го прегледа Словарот на Неофит Рилски и од него да препише неколку страници и, врз база на тоа, да напише и две

---

[13]) Шишманов, Нови студии, 328.

[14]) Шишманов, Нови студии, стр. 333—334.

[15]) Истото дело, стр. 335—338.

статии: „Писмо за българския словар о. Неофита Рилскаго”, „Български книжици”, 1859, ноем., кн. 2, стр. 731—738, со означување дека статијата била пишувана во Панаѓуриште на 27 септември 1859, и со прилогот „Неколко речи из Словарът О. Неофита преписани от г. В. Чолакова” „Български книжици”, декември 1859, кн. 1, стр. 828—833 и јануари 1860, кн. 1, стр. 25—32. — „Цариградски вестник” од 5 декември 1859 година објавува вест дека В. Чолаков нашол во Рилскиот манастир еден ракопис од бугарскиот патријарх Ефтимија: „Житието на св. Петка Параскева” од 1471, 1483 година (Стоянов, Книжнина, II 15788). — Од едно писмо на Сава Филаретов, од Софија, пишувано на 6 септември 1859 година и упатено до Најден Геров, се дознава дека Филаретов бил со В. Чолаков пред тоа во Самоков: „Заедно правихме визити и живеехме и не разбрах нищо особено за цельта на негово пътуване”.[16]). Ден подоцна, на 7 септември 1859 година, Зах. Екон. Круша од Панаѓуриште, преку В. Чолаков, му испраќа поздрав на Најден Геров[17]). На 21. XII. 1859 година Чолаков е во Цариград (Стоянов, Книжнина, II, 15784). — При крајот на 1860, преку Романија, Чолаков доаѓа во Белград, каде ќе има неколку тешки моменти во својот живот, доаѓајќи во остар судир со Г. С. Раковски и некои бугарски ученици во Белград, како и со белградската полиција. Полициските списи од 1860 година, и запленетата кореспонденција на В. Чолаков со разни луѓе во Бугарија, Русија — можеби и кореспонденцијата со К. Миладинов — не можев да ја добијам, поради тоа дека уште архивистички не е обработена — а таа би ни помгнала за подоброто запознавање, меѓу другото, и со престојот на Чолаков во Белград. Во недостиг на овие материјали, овој престој на Чолаков во Белград, овдека го реконструирам врз база на некои писма од Георги С. Раковски, упатени од Белград до неговиот пријател Јосиф Дајнелов во Цариград, инаку обајцата борци против унијатството.

На 21 ноември 1860 година Г. С. Раковски му пишува од Белград на J. Дајнелов (Архив на Г. С. Раковски, I, Писма и ръкописи на Раковски, БАН, Институт за българска литература, София, 1952) писмо (№ 132 во Архивот), во кое го известува својот пријател, оти разбрал за доаѓањето на Чолаков во Белград, каде дошол, божем, да го ликвидира Раковски! „За исуитина (Чолаков) — пишува Раковски — що е дошъл тук известихмеся чи той е дошъл нарочно за мене да ся покуси даже и на живота ми”. Од писмото се дознава понатаму, дека Раковски водел сметка за движењето на Чолаков, наречувајќи го за „найглавний що е разбъркал сичко по България и еще бърка нъ ще найде батя си тук”. Од алузијата на Раковски може да се разбере дека ништо убаво не го чекало Чолакова во Белград. (Интересно е да се спомене, дека на редакционот одбор на Архивот на Раковски, како да не им е достатно познат Чолаков, бидејќи го наречуваат „някой си Чолаков”, кого унијатите од Цариград беа го испратле во Бугарија и во Белград за да го пропагира унијатското движење .

---

[16]) Геров, Из архивата, II, стр. 536—537.

[17]) Истото дело, I, стр. 979.

Многу повеќе податоци за В. Чолаков и за неприликите што ги имал во Белград, ни оставил Г. С. Раковски во друго едно писмо, пишувано во Белград на 13 декември 1860 и упатено до спомнатиот пријател на Раковски — Ј. Дајнелов. Со првите зборови од писмото , радостен, Раковски го известува својот пријател дека „исуитина", Чолаков, е веќе „в клетка" и, понатаму во писмото, му ја изнесува историјата на паѓањето на Чолакова во затвор. На 11 декември — била недела — Чолаков ги посетил во нивниот стан некои бугарски младичи, ученици во Белград, и „почнал да им проповедя папищашство". Учениците, незадоволни со неговата постапка, го собориле Чолакова на земја и му дале еден добар „бой по български". И не се задоволиле со тоа, туку викнале еден жандарм и му го предале Чолакова на полицијата, дигајќи оптужба против него, како против човек што ги советувал да го напуштат градот. Чолаков, пишува Раковски, „исуитин остава замаян и убърква конци; а магаришки рая го прие гост". Сликата на затворот како „магарешки рај" Раковски ќе ја употребува во сите писма во коишто ќе говори за Чолаков и неговото паѓање во белградскиот затвор. Пишувајќи му понатаму на својот пријател за судбината на Чолакова, Раковски му соопштува дека утредента Чолакова го префрлиле во главната полиција и му го запечатиле станот. Истото попладне во полицијата бил повикан и Раковски: „мя викаха та пригледахми сички му писма и книжя". И имал Раковски што да види! „Нъ какво да ви кажя? То умърсило цяла България!" Главен „дописник" на Чолакова му бил Гика — Драган Цанков, но имало и „попове и други лица в тоя вон приплетени". Писмото — му пишува Раковски на својот пријател — го пишува на брзина, зашто сакал одново да оди во полицијата, за да се потруди да ја задржи целата кореспонденција на Чолакова! Инаку и во ова писмо го повторува кажаното за „магарешкиот рај" во кој допаднал Чолаков и за судбината што го чекала „къту едно краставо куче". Притоа дава некои детаљи за тепањето што му го дале бугарските ученици минатиот ден на Чолаков, додавајќи дека пред куќата каде што се одиграла оваа тепаница, беа се насобрале многу Срби, коишто „скърцали зъби от вън и искали да влязат и да му отрежът глава". А Чолаков како да бил здрвен, ни збор не рекол. На Чолакова „Ето как му ся оплете пристойний венец за труда му". — Во врска со ова соопштеније, Раковски го прашува својот пријател што сториле тие, во Цариград, против Драган Цанков. Овие двајца се — додава Раковски — „найголеми двигатели на тейзи раздори между народа ни". Раковски Чолакова го смета веќе за безопасен, бидејќи нему Раковски и неговите пријатели „. . . му смькнахми самара и той веки го мислете за нищо". Од запленетите материјали — кореспонденцијата на Чолаков, Раковски можел да констатира дека Чолаков задржувал копии од дописките што ги објавувал (во „България") со наслов „Бай Драгане", без потпис. Со ова искажување на Раковски олеснето е сега утврдувањето авторството на низата дописки од Чолаков. Меѓу прегледаните работи на Чолаков се наоѓал и „един символ съставен как да вярват българи папа. . .".

Во П. П. (постскриптумот) дал последно соопштение: „Сега додох от полиция, обещаха ни ся да ми дадат сички му дописки и него да го заклещат нейде си де не можи да види веки България!"

Во следното писмо од Раковски до Дајнелов, во коешто станува збор и за Чолакова (Но 134, од 16. XII 1860), Раковски го известува Дајнелова дека Чолаков од затворот бил спроведен со полиција и испратен — вратен за Романија, преку која дошол во Белград, „да си търси тук беля", Доколку се однесува до кореспонденцијата на Чолакова, уште не беше ја добил, за да може подетално да ја прегледа.

Некои нови моменти од авантурата на Чолаков во Белград се изнесени во писмото од Раковски до Дајнелов (Но 141) од 20. I. 1861 г. На Чолакова, во незгодата што му се случила во Белград, му помогнале некои попови, што го познавале од Русија, и „без да угодя аз, издействували при управ. полиций та го пустнали!" Подоцна полицијата се покајала што го сторила тоа, а истото го зажалиле и вопросните попови. „Сега пак е сплетен", додава Раковски. Дури и митрополитот бил заинтересиран, и дознал повеќе работи за Чолакова одошто му биле познати на Раковски. И, уште еднаш со задоволство, го истакнува фактот дека Чолаков „боя и магарешкий рай не ще го забрави до де е жив". Инаку, забележува дека Чолаков и во „Браила е бъркал нещо".

Во преписката меѓу Раковски и Дајнелов наоѓаме уште некои вести за Чолакова. Во писмото на Раковски (Но 149) од 24. II. 1861 г. овој го известува Дајнелова дека го добил неговиот драматизма" и дека ќе го напечати во следниот број на „Дунавски лебед", додавајќи една пофалба на сметка на Дајнелов:" Добре сте сторили че сте вмъкнали в тая сцена и Чолакова" и, по повод спомнувањето името на Чолакова, додава дека на неговото прашање зашто уште не ги објавил дописките на Чолакова, дури сега му одговара со тоа што му вели дека не стоело тоа толку до него колку до белградската полиција, која дописките на Чолакова ги сметала за тајна, која не било згодно јавно да се изнесува. — Инаку, и во ова писмо, со задоволство го повторува фактот дека „Чолаков доби бой до де му почерняха меса, седе в магарешки рая и найпосле ся изпъди". Од писмото се гледа и тоа дека на Раковски му било познато тогашното боравиште на Чолакова. Тој знае дека е Чолаков во Хрватско, каде соработувал со познатиот унијатски пропагатор Чокрљан, којшто доаѓал и во Македонија, и против кого Раковски ќе пишува на неколку пати во својот лист „Дунавски лебед".

Од своја страна и Васил Чолаков говорел за неприликите што ги имал во Белград, осудувајќи го за истите Г. С. Раковски. На едно место Чолаков се жали дека Раковски, кого го наречува „луди" и непријател, — успеал да го оцрни Чолакова пред српската власт: „сполучил чрез разни интриги да ме очерни пред сърбското Правителство"[18]). За карањата што ги имал Чолаков со Г. С. Раковски во Белград, пишуваЧолаков и во својата дописка, датирана во Загреб на 17 јануари 1861 година и објавена во весникот „България", II, 101, стр. 767[19]). Инаку за пристигањето на

---

[18]) Шишманов, Нови студии, стр. 349.

[19]) Стоянов, Книжнина, I, 7905.

В. Чолаков во Белград донесе една задоцнета вест и „Цариградски вестник" од 25. II. 1861 (веста е од 7. II. 1861), во која Чолаков е наречен „пропагандатор на унијата" (Стоянов, Книжнина, II, 8548).

Во Загреб е Чолаков во дружба со Константин Миладинов — покрај спомнатото за соработката со Чокрљан — за сето време додека се печати Зборникот од народни песни на браќата Миладиновци. — Во ноември 1862 година Васил Чолаков е одново во Бугарија[20]).

2

Друг конкретен податок за врските меѓу Васил Чолаков и браќата Миладиновци, претставува неговиот напис за Кукуш, објавен во списанието „Български книжици", 1858, ноември, 2, 333 — сл. Овој напис на Чолаков содржи низа интересни податоци за неговиот престој во Кукуш, за неговата акција во напредното македонско градче и за неговото дружење со истакнати кукушани, пред сè за неговото дружење со Димитрија Миладинов.

Еден од поводите за преземање патување во Кукуш и во Македонија воопшто, било соопштението, што имал можност Чолаков да го чита во „Български книжици", бр. 10 (св. 2 за мај) од 1858, стр. 19—21, во рубриката „Съвремена летопис"[21]). Во овој напис се говори за тоа дека „пред неколку месеци въведе се българският язик во училищата и в црквите кукушки". Понатаму во написот се зборува за одушевеноста на народот со ова дело, за учењето на народниот јазик и воопшто за народната пробуда во Кукуш и во Пољанин — Дојран. Во написот се говори и за раководителите на ова народно движење: Нако Станишев, кукушанец и „Не помалку безсмртно име тьа остават за своето усрдие и ревность и достопочтениот им учитель Димитрия Миладинов (печатено Минадинов, погрешно) е помошникот Ксенофонта; они вечно тьа се споминат како първоначални насадители и распространители на народното учение и просвещение в тая страна".

За да го провери ова соопштение за преродбата во Кукуш, и за да го поддржи истото (а секако и за да собира географски и др. податоци од теренот на Македонија) дошол В. Чолаков во Кукуш, како што пишува тој во својот напис за Кукуш[22]).

Со голема веројатност би требало да се претположи дека доаѓајќи во Кукуш од Москва В. Чолаков носел братски поздрави и писма од Константина за Димитрија Миладинов, со препораки.

---

[20]) Шишманов, Нови студии, стр. 344.

[21]) Написот е објавен без потпис. Него Чолаков можел да го чита во Москва, каде престојувал во времето на излагањето од печат на списанието „Български книжици". Во говорот што го одржал пред кукушаните на 30 ноември 1858 година — заправо во печатениот текст од тој говор, што бил објавен во продолжението на неговиот напис за Кукуш, напечатен во „Български книжици", ноември 1858, стр. 336—340 — Чолаков не го споменува името на местото, градот, каде го читал спомнатиот напис во кој се говори за успехот на народната пробуда во Кукуш, но јасно е дека тоа било во Москва. Името на градот го испуштил за да нема тешкотии со турската власт и фанариотите, коишто можеле од тоа да прават и некаков капитал.

[22]) Објавен во „Български книжици", 1858, ноември, стр. 333—335.

Веќе на 24 ноември 1858 година Васил Чолаков е во Кукуш како гостин кај „известнийт родолюбец Г. Нако Станишев". Идниот ден Станишев го одвел Чолакова во кукушката црква каде Чолаков имал можност да чуе притужби на кукушаните поради тоа дека немале „български книги", за да можат да ја прослават св. Екатерина—на 24 ноември—на словенски јазик „заедно с сичките други Българи". Понатаму во својот напис Чолаков тврди дека „богослужието, особено Божествената Литургия" се свршавала скоро сета на „бугарски јазик". Апостолот и Евангелието се читале по преводите на О. Неофита. Во Кукуш Чолаков бил радо виден гостин и чорбаџиите му послужиле од нив да собере разни сведенија, што Чолакова го интересирале, особено доколку се однесувало за злоупотребите на тамошните владици. Истакнувајќи ги кукушаните како разбудени родољупци, Чолаков особено ја истакнува улогата на Димитрија Миладинов во будењето на кукушкиот човек: „Главен двигател на събудванйето не само в Кукуш, но и в много други Македонски градове и паланки, как-то: в Полянин, Воден, Струмица и даже в Охрид, йе достойнийт за уважение родолюбец, главнийт учитель в Кукуш — Г. Димитрий Миладинов, человек със най-благородни стремления и с необикновенна деятельность, проведените с него десет дена (к. м.) са най честити в мойт живот"[23]).

Ова е искажувањето на Васил Чолаков за воведувањето на народниот јазик во кукушките школи и цркви и, што е особено важно за нашиот моментен интерес, тоа е неговата јасна оценка на улогата на Димитрија Миладинов во народната прубуда не само во Кукуш, туку и во други места од Македонија.

Од искажувањето на В. Чолаков понатаму дознаваме дека тој за време на својот престој во Кукуш десет дена бил постојано во дружба со Димитрија Миладинов, коишто денови ги смета за најсреќни во својот живот. Интимен и драг пријател на Константина во Москва, носејќи со себе сигурно топли чувства за саканиот брат на својот другар од Москва, по престојот во Кукуш, Чолаков носи најтопли чувства и за Димитрија Миладинов, така што од овој момент врските меѓу Чолаков и Миладиновци се цврсти и искрени и ќе траjат до крајот на животот на Миладиновци, уште еднаш потврдени и подјакнати за време повеќемесечниот престој на Чолаков и Константин Миладинов во Загреб. И подоцна, кога ќе го пишува некрологот за Миладиновци, Чолаков со тага во гласот ќе се сеќава за својот престој во Кукуш и за десотодневната дружба со Димитрија Миладинов. И веднаш штом беше дознал за тешката положба во која допаднале Миладиновци — во цариградскиот затвор, веднаш Чолаков почнал да собира вести за нив од разни страни, за да може да преземе акција за ослободувањето на затворените пријатели, за што ќе се зборува понатаму.

---

[23]) Во написот на Чолаков за Кукуш, „Български книжици", ноември 1858, стр. 333—35.

3

Хронолошки трет по ред доказ за соработката меѓу Константин Миладинов и Васил Чолаков е оној од којшто може да се осети влијанието на некои мисли на Чолаков во пишувањето на Константин Миладинов. На ова влијание, колку што мене ми е познато, досега никој не укажал, а тоа е секако значајно и го осветлува уште повеќе односот меѓу двајцата преродбеници.

Откако беше го приготвил Зборникот од народни песни за печат, и беше го дал да се печати во печатницата на д-р Људевит Гај, Константин Миладинов издал — како што е познато — еден „Оглас" со кој ја повикува читачката публика да се претплати за Зборникот. Овој „Оглас" бил напечатен одделно и приложен кон загрепскиот весник „Народне новине"од 18 јануари 1861 година[24]). Подоцна е препечатуван во целина или во изводи во расни весници и списанија кај Хрватите, Словенците, Србите, Бугарите, Чесите. „Огласот" за Зборникот од народни песни на браќата Миладиновци започнува со следниве зборови: „Т р и е с е т г о д и н и о д к а к о с е п о к а з а л а н а ш а т а з о р а о д у м с т в е н о т о р а з в и т и е. . ." Оваа мисла на Константин Миладинов претставува всушност повторување на следнава мисла на Васил Д. Чолаков, искажана во неговиот говор, одржан пред кукушаните на заминувањето од Кукуш, при крајот на 1858, и печатен во „Български книжици" од 1858, декември, книжка 2, стр. 335—340: „У щ е п р е д т р и е с е т г о д и н и б е ш е с е п о к а з а л а н а ш а к н и ж е в н а з о р а". Очигледно е дека и едниот и другиот мислат на едно: на работата на Јуриј Иванович Венелин „Древние и нинешние Болгаре", 1829, односно на работата на Венелин на теренот на Бугарија во 1830 година, но зачудува скоро дословното користење на Миладинов со формулацијата на Чолаков. И уште нешто. Додека Чолаков, на 30 ноември 1858 година можел да говори за триесет години од појавата на бугарската „книжевна зора", Константин недоволно повел сметка за тоа дека во 1861 година, кога го напишал, „Огласот" беа минале повеќе од триесет години од појавата на Венелиновото дело. При пишувањето на „Огласот" — а во користењето на разгледуваната мисла на Чолаков и Миладинов, нашиот поет можел да се користи со печатениот текст на Чолаков, но таа мисла можел да му ја сугерира и самиот Чолаков, којшто е во тоа време веќе во Загреб. Донекаде со истава мисла ја започнува својата биографска работа за браќата Миладиновци и Рајко Жинзифов.

4

Виден доказ за соработката на Константин Миладинов со Васил Чолаков е изјавата што Константин Миладинов ја дал во почетокот на предговорот во Зборникот од народни песни. Заблагодарувајќи им на тие што му помогнале со песни за Зборникот од народни песни, Кон-

---

[24]) Х. Поленаковиќ, Три прилога за запознавањето на браќа Миладиновци, Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, Историско-филолошки оддел, книга VI, Скопје, 1953, стр. 89.

стантин Миладинов споменува": Од сите најголема благодарност за това обштеполезно собрание заслужили со искреното им усердие Г. В. Чолаков, кој снабди нас со сите почти песни от восточните ст'рни; и Г. Рајко Жинзифов, кој најповике ни помогна со песни и обичаи од западните ст'рни".

Од изјавата на Миладинов за помошта што ја добил од Чолаков се дознава едно: дека скоро сите песни од „восточните стрни", т. е. бугарските, ги добил Миладинов од Чолакова. Но од оваа изјава не дознаваме ништо за тоа да ли бугарските песни ги собрал Чолаков или и тој ги добил од некого. Во науката е утврдено дека повеќето од бугарските народни песни, што се објавени во Зборникот на Миладиновци, не ги собрал Чолаков, туку ги собрале бугарските книжевници, односно научници: Марин Дринов и Нешо Бончев. „. . .по голямата часть от обнародованите в тоя сборник (на Миладиновци) Панагюрски песни. . . съ от песните които ние (Марин Дринов) с (Нешо) Бончев, сме събирали в Панагюрище през 1857/58 година" и му ги испратиле во Москва на В. Чолаков „защото много требали в Москва некому си, който се стегал да обнародва голем сборник от паметници на българските народни умотворения[25]). Од Панаѓуриште собирал народни песни и самиот В. Чолаков, а од Софија Сава Филаретов[26]). Покрај оваа јавна благодарност за соработката во Зборникот, К. Миладинов уште на едно место говори за Чолакова, кога говори за „хорото" во Панаѓуриште (стр. VI од преговорот), го истакнува фактот дека сведенија за ова „хоро" добил од Чолаков. И во напомената кон песната бр. 58: Цар И. Шишман (стр.78) Константин објавува едно народно предание од Самоков за последниот бој на бугарскиот цар И. Шишман со Турците, што „извлекохме из пътническите записки од Г. В. Чолакова".

За народните песни што В. Чолаков му ги дал на Константин Миладинов, за да ги вклопи во Зборникот од македонски народни песни на браќата Миладиновци, имаме и конкретни податоци, што ги оставил и самиот Васил Чолаков. Во едно дочувано писмо на Васил Чолаков упатено од Загреб, на 12 април 1862 година, до д-р Фрањо Рачки, покрај други многу интересни работи, се дава и бројот на бугарските народни песни, што Чолаков му ги дал на Константин Миладинов, за да ги употреби овој во Зборникот од народни песни, што го зготвил за печат. „Може да ви йе познато — му пишува Чолаков на Рачки — че като дойдох преминътъта година в Загреб, покойнийт мой друг Константин Миладинов ме умоли да му дам сто песни из въсточните старни на България, за да може да даде название своята збирка „Български народни песни". Аз — додава Чолаков — с благодарение испълних молбъта на свойт друг, като ми ся

[25]) Петър Динеков, Марин Дринов и Нешо Бончев, Списание на БАН, 56, 1937, 197; М. Арнаудов, Братя Миладинови. . ., 184.

[26]) Ив. Хаджов, Братя Димитър и Константин Миладинови, София, 1944, 230—231; М. Арнаудов, Братя Миладинови, 184—185 не е многу уверен дека Сава Филаретов му ги испратил песните од Софија на Миладинов.

вpeчe да ми даде непременно сто (сто) форинта от тукашните предбройници за трудът ми. Но като предбройниците не испратиха парите с време, то йест докле беш сам Миладинов в Загреб, и като не знаех и аз че ще мя постигне таково зло в тукашньите старни, то оставихме да се наплатиме в свое време като се върна в България".

Понатаму во писмото Чолаков говори за обидите што ги чинел кај издавачот на Зборникот — А. Јакиќ, за да добие сто форинти, што му ги ветил Константин Миладинов, па бидејќи во тој поглед немал потполн успех кај издавачот, го моли Рачки, тој да интервенира кај Јакиќа во смисла на барањето на Чолаков. Како доказ за тоа дека навистина му дал на Константина Миладинов бугарски песни за Зборникот на Миладиновци, се повикува на јавната благодарност, што Константин му ја искажал во предговорот од Зборникот.

Од изјавата на В. Чолаков се дознаваат повеќе работи што се во врска со Зборникот на браќата Миладиновци: а) за бројот на бугарски народни песни што Чолаков му ги дал на Константина, за да ги напечати во Зборникот — тој број би бил: сто; б) за тоа каде тие песни му биле дадени на Константина — во Загреб; в) со каква тенденција овие песни ги побарал Константин Миладинов; г) и од каде доаѓа денешниот наслов на Зборникот на Миладиновци; д) и, како консеквенција, поради уфрлањето нови, бугарски материјали, рушењето на композицијата на Зборникот и исфрлањето на материјали што еднаш биле планирани да влезат во Зборникот; ѓ) за висината на хонорарот што бил одреден со договорот меѓу Константина Миладинов и Васил Чолаков; е) за спорото пристигање на претплатата за Зборникот.

а) Од изјавата на Васил Чолаков се гледа дека тој божем на Константина му дал сто бугарски народни песни, за да може Константин да ги употреби во Зборникот. За жалост, како што е познато — а во тој поглед се сторени и забелешки на Зборникот — Константин пропуштил да ги означи местата од коишто се запишани сите песни од Зборникот, само на еден дел, и тоа помалиот дел, од песните е означено местото од каде се односните песни запишани. Ова е еден сериозен недостиг на Зборникот на браќата Миладиновци, којшто оневозможува прецизно утврдување топографијата на песните од Зборникот. Но со една анализа на јазикот на песните може да се издвојат бугарските од македонските и, во тој случај, ќе се види дека во Зборникот на Миладиновци нема сто бугарски народни песни, туку е тој број нешто помал, што говори за тоа дека Константин Миладинов извршил избор од добиените бугарски песни, или пак бројот на добиените песни од Чолакова не бил онолкав каков го дал Чолаков во писмото до Рачки. Најголем дел од бугарските песни се од Панаѓуриште. Редакторот на III издание на Зборникот[27]). М. Арнаудов изјавува: „Панагюрище е застъпено с 12 песни, но фактически от тук същ дадени много повече, като личи от говора и от сходството с песни в другите по-късни сборни-

[27]) Братя Миладинови, „Български народни песни", София, 1942 стр. LXI.

12/4 1862. Штованный Господине!

Тешко ми Ваше да видѫ
изъ Католическый-тъ листъ,
че сте пріели писмо-то
ми отъ 7ый Февруаріа.
Но много то тешко ми
е сега, като сбасъ принуденъ още единъ пѫть
да се обрѣщамъ къмъ Васъ.
Може да Ви е познато
че като дойдохъ оттечествъ-
ся-тѫ година въ Загребъ
покойный-тъ мой другъ Кон-
стантинъ Миладиновъ
мя умоли да му дамъ сто
пѣсни изъ всякакви отъ стра-
ны на Българія, за да може
да даде названіе на своя-тѫ
збирка „български народни
пѣсни". Азъ съ благодареніе
испълнихъ молба-тѫ на свой-
тъ другъ, като ми се връче



Факсимил од писмото на Васил Чолаков упатено од Загреб на 12 април 1862 година до д-р Фрањо Рачки (стр. 1)

да ми даде неотменно сто (100)
фиорината отъ тукашнь-тѣ пред-
брожнцы за трудътъ ми. Но
като предброжнцы-тѣ неискахати-
ха пары-тѣ да връне, то есть
докелъ Ане Милъ Миладиновъ
въ Загребъ, и като незнаехъ и
азъ, че ще ми постигне такова
зло въ тукашне-тѣ старцы,
то оставихме да са натламине
въ свое врѣме като са върня въ
Българія. Петръ Векотиврієи.
Като са намѣрихъ въ крайня нуж-
дѣ, азъ са обърнахъ къмъ Г-на А.
Шкынча съ молбѣ да ми даде
нѣколко фиорината отъ Милади-
новы-тѣ пари, които му обяснихъ
работа-та. Но Г. Шкынчъ не иска-
ше ни да слуша и едва съ голѣма
мяка ми даде осемь (8) фиори-
та и послѣ пакъ още 12, които го

Факсимил од писмото на Васил Чолаков упатено од Загреб на 12 април 1862 година до д-р Фрањо Рачки (стр. 2)

ци". — Од Панаѓуриште има означено не 12 песни, како тврди Арнаудов, туку: 14: бр. 10, 39, 51, 61, 69, 107, 113, 116, 120, 128, 141, 149, 166, 659. Покрај од Панаѓуриште, означени се и две песни од Софија: бр. 49 и 64. Останатите бугарски песни од Зборникот на Миладиновци се: 46, 53, 58 (заедно со преданието),62, 63, 70, 71, 72, 76, 80, 81, 82, 83, 85, 86, 87, 89, 92, 93, 94, 95, 98, 99, 100, 103, 104, 106, 108, 109, 111, 112, 114, 117, 118, 119, 129, 130, 133, 134, 135, 136, 140, 152, 153, 160, 161, 172, 207, 211, 213, 214, 215, 280, 281, 283, 324, 325, 326, 327, 328, 557 или во сè седумдесет и седум бугарски народни песни.

б) Прашањето каде бугарските песни Чолаков му ги дал на Константин Миладинов, за да ги внесе во Зборникот, по ова писмо на Чолаков станува јасно: во Загреб, а не како што се мислише досега — во Москва. Досега, во овој поглед, се користеше искажувањето на Марин Дринов — што понапред е цитирано — за тоа божем песните во Москва биле испратени на Чолаков, бидејќи таму „много требвали. . . некому си"[28]).

в) Најважно прашање што се поставува во врска со изјавата на Чолаков дадена во ова писмо е во тоа: со каква тенденција ги побарал Константин бугарските песни од Чолакова. Во досегашните пишувања за Миладиновци можеше да се чуе и вакво авторитетно мислење: „в желанието си да представи фолклорно и двете главни области на България, източна и западна, той (Константин Миладинов) се обърща за помощ към студентите, които сѫ могли да вникнат в интересите му и да изпълнѫт прилично възложената им задача"[29]). — Од искажувањето на Чолаков се гледа дека друга тенденција имал Константин Миладинов кога ги побарал бугарските народни песни од Чолакова": . . . за да може да даде названйе своята збирка „Български народни песни". Зошто тоа му било потребно на Константина?

г) Од неколкуте изјави на Константина и некои негови блиски пријатели се гледа дека тој имал одредено мислење за материјалите што тој ги спремал во Москва за печат":. . . и ја имам многу македонски песни, кои сакам да издадам мало подоцкнэ; защто сега не ми позволявет обстојателствата" (К. Миладинов, на 8. јануари 1859 од Москва до Г. С. Раковски). И неговиот пријател Жинзифов, како и руският пријател Рачински, во своите написи за Зборникот на Миладиновци, песните од тој Зборник ги наречуваат м а к е д о н с к и, онака како што ги наречувал и самиот Константин. А кога требало дефинитивно Зборникот да влезе во печат, Константин не туку така лесно можел насловот да го даде — каков што носи денеска Зборникот — само врз база на материјалите што тој ги имал (што тој ги бележел, или брат му Димитрија, или ги добил од Рајко Жинзифов) и заради тоа тој бил принуден да побара бугарски народни песни да може Зборникот да го нарече": Български народни песни". Кога еден ден ќе се најде автографот на Зборникот од браќата Миладиновци — со кој Константин дошол во Загреб од Ѓаково, или оној автограф што во Виена го донесол Константин од Москва —

---

[28]) Петър Динеков, Спомнато дело, 197; М. Арнаудов, Братя Миладинови, стр. 184.

[29]) М. Арнаудов, На истото место.

тогаш со сигурност ќе може да се каже како го замиолувал Константин насловот на својот Зборник пред да внесе во него и народни песни од бугарскиот терен!

д) Ова писмо на Чолаков до Ф. Рачки ни дава одговор и за едно прашање што често ги мачеше истражувачите на животот и делото на Миладиновци, кога станувате конкретно збор за испуштањето од Зборникот некои материјали, што биле планирани порано да влезат во Зборникот, а за кои се говори конкретно во „Огласот" — поканата за претплата на Зборникот. Како што е познато, во „Огласот" се давала содржината на Зборникот и претплатниците на Зборникот знаеле дека тој, меѓу другото, ќе содржи и: „. . .около две хилјади слова, од кои употребвенјето не је често, или кои имает по наречје некаква разница", како и „Оште ке се напечатат единаесет хороводни песни со ноти". — Кога претплатниците го добиле Зборникот во свои раце, тие, во самиот почеток на книгата, на првата страна од предговорот можеле да прочитаат едно како извинение на Константин: „Огромността од книгата не позволи да се печатат Б. слова, и песните со ноти". По ова писмо на Чолакова извинението на Константин Миладинов може да се прими само со извесна резерва. Веќе еднаш редигиран Зборникот во Ѓаково и, веднаш по пристигањето на Константина во Загреб, предаден во печатницата на Људевит Гај да се печати[30]), Зборникот доживува измени во композицијата. Се уфрлуваат бугарските народни песни, коишто знатно го наголемуваат обемот на книгата и ја разбиваат композицијата. Заради ова се наложува скратување на материјалот, што порано бил планиран да влезе во Зборникот. Поголемиот дел од речникот се испушта и се испуштаат единаесете хороводни песни со ноти. Додека за редукцијата на речникот не мораме многу да жалиме, бидејќи и од оној дел што е објавен на крајот на Зборникот гледаме како работел Константин како лексикограф, нам ни е жал за испуштените хороводни песни и, особено, за нотите, коишто значат почеток на мелографирањето на македонската народна песна воопшто. За жалост овие материјали до денеска уште не се откриени.

ѓ) Писмото на Чолаков до Рачки ни дава одговор и на прашањето како се хонорирале песните од Зборникот. За сто дадени песни, Чолаков имал да прими 100 форинти, или по една форинта за секоја песна, или 50 примероци од Зборникот на Миладиновци, којшто се продавал по 2 форинти екземплар.

е) На крајот, интересен податок дава писмото и за тоа како пристигала претплатата за Зборникот. До тргањето на Константина од Загреб, средината на јули 1861 година, а откако Зборникот бил излезен од печат веќе две недели, претплатниците не брзале многу да ја пратат претплатата, секако и заради тоа дека и експедицијата на Зборникот не одела којзнае колку брзо. На тој начин, за ова, релативно, кратко време и не можело да се соберат доволно пари, за да му се плати хонорарот на Чолаков.

---

[30]) Х. Поленаковиќ, Три прилога. . . 88—91.

5

Убав доказ за пријателските врски меѓу Васил Чолаков и Константин Миладинов претставува и подарениот примерок на Зборникот од браќата Миладиновци, со топлата посвета од Константина:

> „Г. В. Чолакову в знак неизмерной любви и побратимства и великой благодарности за трудовете му".

1861 18/6 юлия К. Миладинов[31]).
в Загреб.

Од познатите посвети, сторени од страна на Константина на одделни примерицо од Зборникот, по посветата што е сторена на примерокот што Константин му го предал лично в рака на Штросмаера во Ѓаково, ова е најтоплата посвета сторена на еден искрен пријател. Самата таа посвета многу говори за „неизмерната" љубов која ја одгледувал Константин кон пријателот Чолаков и која траела за сето време на познанството на овие двајца пријатели. Покрај изразот на топлата љубов, што избива од оваа посвета, таа ни го прикажува и лојалниот Константин, кој, и на овој начин, не заборава да му се заблагодари на пријателот Чолаков за „трудовете му", т. е. за отстапените 100 бугарски народни песни, за отстапените податоци за „хорото" во Панаѓуриште, за легендата од Самоков за И. Шишман и, веројатно, за учеството во работите околу печатењето на Зборникот (евентуално учество во вршењето коректури и сл.). Оваа посвета ни говори уште нешто за односот Чолаков—Миладинов: за побратимството меѓу Васил Чолаков и Константин Миладинов. Овој податок од посветата на Чолаков ми сугерира една мисла, а во врска со едно прашање на коешто своевремено не можев да дадам задоволителен одговор. Се работи за следново. Во мојот труд: Кој од браќата Миладиновци бил во Загреб заедно со Константина?[32]) разгледував некои искажувања од неколку написи за Миладиновци, во кои се тврдеше дека, покрај Константина, и заедно со него, во Загреб престојувал уште еден од браќата Миладиновци — се тврдеше Димитрија Миладинов дека бил во Загреб, кога и Константин. Ми се чини дека успеав во спомена-тиот мој труд да докажам дека Димитрија не можел да престојува во Загреб во времето, кога таму престојувал Константин, од обични причини, дека тогаш Димитрија бил пред паѓањето во затвор.[33]). Но во исто време укажав и на некои податоци дека во Загреб престојувал некој човек, кој се издавал за брат на Константина, а носел презиме Горчелав. Константин и овој Горчелав го посетиле еднаш Грко-католичкото, семјениште во Загреб и му подариле два примерка од делото на Неофит Рилски: „Избраниѧ из свѧщеннаго Писаниѧ Ветхагѡ и Новагѡ Завета" (— Христоматия славянскаго языка, Цариград, 1852). Во податокот за овој подарок Горчелав се означува како брат на Константина и јас, во својот труд, не можев да кажам кој бил тој брат на Константина,

---

[31]) Владислав Миладинов Алексиев, Българска земя, София, 1943, стр. 213 дава факсимил од посветата; М. Арнаудов, Братя Миладинови. . . 203.

[32]) Х. Поленаковиќ, Три прилога. . ., 94—100.

[33]) Х. Поленаковиќ, Спомнатото дело, стр. 97.

што престојувал, во истото време кога и Константин, во Загреб. Истакнувањето **побратимството** меѓу Константина и Чолаков во посветата на примерокот од Зборникот што Константин му го подарил на Чолакова, можеби го решава прашањето: на кого се однесува зборот **брат** на Константина. Чолаков, како што се виде од досегашното пишување во овој труд, му бил толку близок на Константина, што тие станале и побратими, а побратимството кај нашите народи, и особено во тоа време, е рамно на братството по крв. Подарокот на Неофитовата „Христоматија" на Грко-католичкото сјемениште во Загреб е уште еден можеби доказ повеќе дека во Горчелава се крие—Чолаков. Како што се виде понапред, Чолаков бил ученик на Неофита Рилски, со него одржувал и пријателски врски, пишувал за него. Не е, тогаш, никакво чудо што и тој, заедно со Константина, учествувал во носењето подарокот — книгата на својот учител! Останува отворено прашање за причината зошто Чолаковото име се дава како Горчелав. Побратимот на Константин Миладинов се викал Васил-иј Д. Чолаков. Во спомените на неговите сограѓани и роднини тој бил познат и со прекарот „Чолачето", но името (или презимето) Горчелав и денеска е за мене необјасниво. Чолаков дошол во Загреб доста **огорчен од** Белград, каде дошол во судир со Г. С. Раковски, кој со разни интриги го наклеветил Чолакова кај српското правителство; во Загреб — како што се гледа и од ова писмо на Чолаков до Ф. Рачки — Чолаков не успеал да си обезбеди некаква сигурна егзистенција. Од писмата, што му ги упатил на Ф. Рачки се гледа дека неговата материјална положба била многу тешка, кога морал од разни страни да бара помош и кога дури од својот побратим Константин барал хонорар за отстапените сто бугарски народни песни. Дали од оваа негова тешка материјална положба произлегува прекарот (или името) **Горчелав**!

6.

Додека биле живи браќата Миладиновци, нивниот однос со В. Чолаков бил многу интимен, какошто се виде од кажаното досега. Дознавајќи за апсењето на Константина Миладинов, Чолаков презамал чекори за ослободувањето на Миладиновци, интересирајќи се за нивната положба на сите страни од каде можел да добие вести и сугерирајќи интервенција преку австриското министерство за надворешни работи. Но, познато е како завршија сите интервенции во полза на браќата Миладиновци — со неуспех. Што им останувало уште на пријателите на браќата Миладиновци да сторат за несреќните преродбеници? Да зажалат за нивната тешка судбина и да ја оплачат нивната предвремена смрт. Тоа го сториле во своите некролози и Рачински, и Жинзифов и Чолаков, секој на свој начин давајќи израз на своите чувства за рано загинатите борци за подобра иднина на македонскиот народ.

Во загрепскиот весник „Pzoor", бр. 88 од 28 април 1862 година бил напечатен „Tužan glas jednog bugarina", некролог за браќата Миладиновци од перото на Васил Д. Чолаков. Во написот на Чолаков доста опширно се говори за обајцата Миладиновци, за нивната работа и тешката судбина; се бараат кривците за нивната смрт. Во почетокот

ника от песни ((Сборникът на г. Стеф. Верковича, издаден 1860 г. и Сборникът на братя Миладиновци, издаден в 1861 г. с иждивението на г. Стросмайера), който ако и да не съ пълни и записани како треба верно...”

10

Можеби е проста случајност — но нека е и таква — и како на таква вредно е да се укаже, кога се разгледува односот Миладиновци— Чолаков — побратимот на Константина Миладинов, Васил Д. Чолаков, кога решил да се откаже од бурниот световен живот, во којшто имал толку маки и непријатности, и кога решил да побара мир под калуѓерската риза, тогаш тој — според законските прописи — морал да го мени и своето крстено име. И од довчерашниот Васил, покалуѓерувајќи се, станува „јеромонах Константин”. Можеби е тоа обична случајност! Но да се потсетиме дека Васил — Константин Чолаков со земањето името Константин за калуѓерско, отстапува од утврдената традиција кај христјанските народи, што и кај балканските словенски народи си наоѓа своја примена, која бара при напуштањето на граѓанскиот живот и минувањето на калуѓерски, во калуѓерското име да се сочува првата буква од граѓанското име, како потсетување на некогашниот живот[40]). Во овој пример изневерена е традицијата без одредена причина, или со одредена намера — името на побратимот Константин Миладинов да го зближи Чолакова уште еднаш со саканиот добар другар.

*H. Polenaković*

## LES FRÈRES MILADINOVCI ET VASIL D. ČOLAKOV

Dans cette étude on examine, se fondant sur des matériaux des archives nouvellement découverts, les relations que les frères Dimitrija et Konstandin Miladinov, deux promoteurs du renouveau national macédonien parmi les plus connus, entretenaient avec le folkloriste bulgare Vasil D. Čolakov qui jusqu’ici n’était qu’insuffisamment connu. Vasil D. Čolakov avait des relations avec Konstandin Miladinov à Moscou (de 1857) et à Zagreb au cours de 1861. Il a fait connaissance avec Dimitrija Miladinov à Kukuš en 1858. Dans une lettre que Čolakov a adressée au savant croate Franjo Rački (du 12 avril 1862) on peut lire: „. . . mon ami Konstandin Miladinov m’a demandé cent chants populaires provenant des regions insurrectionnelles de la Bulgarie, afin qu’il puisse donner à son recueil le titre de „*Bъlgarski narodni pesni*”. Grâce à cela, l’oeuvre la plus importante de la littérature macédonienne — le grand recueil de chants populaires macédoniens — porte le titre actuel. — V. D. Č. a écrit à maintes reprises sur les frères Miladinovci et pour son recueil de productions populaires bulgares il s’est considéré comme leur successeur.

---

[40]) Рад. М. Грујић, Промена имена при монашењу код средњевековних Срба Гласник Скопског научног друштва, књига XI, 239.

*Х. Поленаковиќ*

# ПАНАЈОТ К. ЃИНОСКИ

## зограф, етнограф, фолклорист и лексикограф

(Галичник, 1841 — Врање, 1886)

Во текот на XIX век Мијаците даваат неколку значајни луѓе што одиграле несомнена улога во културниот, националниот и општествениот развиток не само на мијачкиот крај туку и во цела Македонија. Покрај Ѓурчин Кокале, лазарополскиот кехаја, кој оставил прва автобиографска творба во македонската книжевност[1]), треба да се споменат Анатолија Зографски игуменот на Зографскиот манастир на Света Гора и еден од обновувачите на Зографскиот манастир, којшто и денденешен ужива високо почитување кај зографците. Многу значајна е и улогата на Партенија Зографски, познатиот учебникар и прв Македонец—епископ отпрвин во Кукуш, подоцна и во други места, човек кај кого среќаваме и заложби за научна работа и личност што меѓу првите започнува со собирање народни песни од мијачкиот крај[2]). Имињата на Ѓорѓи Пулевски, Крсте и Панајот Ѓиноски, зографот Дичо и др.- ни оддалеку не го исполнуваат списокот на заслужните Мијаци на народната пробуда кај нас. Меѓу овие заслужни луѓе одделно место му припаѓа на зографот, етнографот, фолклористот и лексикографот Панајот К. Ѓиноски*), за кого во нашата наука скоро ништо не е речено. Овој прилог треба да ја дополни оваа празнина.

---

[1]) А. Белиħ, Галички дијалекат, Српски дијалектолошки зборник, књига VII, САН, Београд, 1935, 275—315; д-р Томо Смиљаниħ—Брадина, Ђурчин Кокале, главар лазаропољски, Гласник Скопског научног друштва, књ. XXI, Скопље, 1940, 137—144; д-р Александар Матковски, Ѓурчин Кокалески, 1775—1863, Скопје, 1959, особено III дел, 223—271, каде што се дава автобиографијата на Кокале во факсимил.

[2]) Филип Томов, Живот и дейност на Хаджи Партения, архимандрит Зографски, епископ Кукушко-Полянски и митрополить Нишавски, Македонски преглед, година X, кн. 1 и 2, София, 1936, 31—102; Блаже Конески, Кон македонската преродба. Македонските учебници од 19 век, Скопје, 1959 , 26—43.

* Презимето на овој голем мијачки род се дава во разни облици: Гиноски, Ѓиноски, Гиновски; Панајот се потпишува: Ѓиноски, заради тоа во тој облик се користи ова презиме.

# I

## Животниот пат на Панајот Ѓиноски

### 1

Панајот Ѓиноски е најстариот син од четворицата синови на старовременскиот учител од Галичник Крсте Ѓиноски и Катерина Вељанова Пејчиноска од Лазарополе. Панајот е роден во Галичник 1841 година[3]). Основното образование го добил кај татка си Крстета, долгогодишен учител по селата мијачки и во градовите Дебар и Тетово[4]), како и во манастирот св. Јован Бигорски. Треба да се истакне фактот дека школувањето на Панајота се одвивало на словенски буквар, часослов и псалтир. Немаме конкретни податоци за тоа со кои словенски буквари се служел во својата учителска практика Крсте Ѓиноски, но покрај други словенски буквари (руски, српски, бугарски), што доаѓале предвид, треба да се спомене и делото на Анатолија Зографски, соплеменикот на Панајота, Н а ч а л н о е у ч е н и е с о м о л и т в и у т р е н и ј а, што е напечатено како прва книга во солунската печатница на папа Теодосија Синаитски, 1838 година.

На 14 годишна возраст Панајот станал зографски ученик, стапувајќи на работа кај познатиот зограф Ѓурчин Фрчкоски и во текот од три години го совладал овој уметнички занает со којшто се бавеле толку луѓе од неговиот крај, некои од коишто и истакнувајќи се како многу даровити уметници (на пример зографот Дичо). Како зограф Панајот Ѓиноски некое време работел во местото Карлово, во Бугарија. Таму Панајот се разболел — ја повредил ногата во глуждот и му се отворила рана. И покрај усилбите на тамошниот лекар, Стефан Српчето, од Лесковац, за да му ја излекува ногата, раната цели три години не зараступала, така што Панајот бил принуден да се врати во својот роден крај, за да се обиде таму да ја оздрави ногата. Но и во Галичник раната тешко зараступала, така што Панајот, според пишувањето на брата му Алексо, многу години лежел болен: „лежећи код своје куће 17 година занимао се читањем књига и писањем. Сабирао је народне песме, приче, пословице и изреке (досетке); описао је народне обичаје у Галичнику и околини Дибре"[5]). Зборувајќи за работата на Панајота во времето на болеста, Алексо го истакнува фактот дека неговиот брат имал убав ракопис — што е

---

[3]) Основните податоци за биографијата на Панајот Ѓиноски ги дал брат му на Панајота, Алексо Ѓиноски, 1892 година и нив ги објавил П. А. Ровински во руското списание „Живая старина. Периодическое издание отделения этнографии Императорскаго русскаго географическаго общества, Год. IX, выпуск I, С. — Петербург, 1899, 15—17, отпрвин на руски јазик, 15—16, потоа на српскохрватски јазик, 16—17, како што било во оригиналниот текст. Понатаму во текстот се споменува скратено: ЖС; д-р Ј о в а н Х а џ и В а с и љ е в и ћ, Просветне и политичке прилике у јужним српским областима у XIX веку, Београд, 1928, 287, заб. 1, пишува дека Панајот бил роден „око 1840 г.". Понатаму во текстов ова дело на Ј. Х. Васиљевић го наведувам како Ј. Х. Васиљевић, Просветне.

[4]) Д-р Ј о в а н Х а џ и В а с и љ е в и ћ, По тетовској области, Браство, књига XXIX, 1938, 211.

[5]) ЖС, 116.



Сл. 1. – Фотографија на Панајот К. Ѓиноски. Сега првпат се објавува. Најдена во заоставштината на П. К. Ѓиноски што ја чуваат сестрите Надежда и Радмила Ѓиновски

сосема точно — и дека пишувал лежејќи. Од материјалите што ги собирал Панајот, во Зборникот што го објави П. А. Ровински, недостасуваат приказните „нриче", пословиците и изреките, за коишто материјали говори Алексо Ѓиноски во својата биографија за Панајота. Паќа в очи дека Алексо ништо не кажува ни за тоа дека Панајот, заедно со татка си, дал еден убав пренис на една ерминија, односно дека „составил" и еден вечен календар. — Иако со време му оздравела ногата — Алексо пишува дека тоа дошло како последица од јаката храна, што почнал да ја зема по препораката на еден лекар, Алексо му го кажува и името: д-р Фогол—, Панајот останал сакат: „остаде му нога сабрана у жилама испод кољена услед двадесетгодишњег боловања"[6]. Поради овој физички недостаток, врањанците подоцна, а веројатно и неговите галичани и други Македонци, што живееле во Врање по ослободувањето на истото од Турците, го викале „топал", иако Панајот можел, со помош на патерица, да се движи. Поради оваа несреќа што ја имал со ногата, „той ни напомня в това отношение Вука Караджич", вели на едно место Марко Григоров, негов соплеменик, кога говори за јазикот на текстовите што ги запишал Панајот Ѓиноски[7]. Од времето додека Ѓиноски живееле во родниот крај, Панајот, покрај со собирање народни умотворби, бележењото народни обичаи и слична работа, извесно време како да бил и учител-помошник на татка си Крстета[8].

## 2

Во биографскиот напис на Алекса Ѓиноски за Панајота Ѓиноски, без некои подробности и објаснувања, се истакнува фактот дека Крсте Ѓиноски со своето семејство, во 1881 година се преселил од родниот крај во Врање, кое туку што било ослободено од Турците и станало граничен град на Србија кон Турција. Нас би не интересирале причините зошто фамилијата на Ѓиноски била принудена да го напушти родниот крај, но за жалост, Алексо за тоа ништо не кажува. Единствениот биограф на Панајота, покрај Алексо, Томо Смиљаниќ—Брадина изнесува претпоставка дека фамилијата на Ѓиноски морала да пребегне во Србија, барајќи засолниште од некаква освета, што им се заканувала на Ѓиноски[9].

---

[6]) ЖС, 116.

[7]) Марко Григоров, Критичен поглед на обнародованите материяли по малореканския (миячки) говор. Известия на Семинара по славянска филология при Университета в София, книга II, Софија, 1907, 463, заб.

[8]) Томо Смиљанић—Брадина, Панајот Крстевић Ђиноски, Јужни преглед, Скопље, Јубиларни број, август 1927, 15; J. Х. Васиљевић, Просветне, 131.

[9]) Томо Смиљаниќ— Брадина, Спомнатото дело, 16; — За напуштањето на родниот крај од страв од освета говори и старата ќерка на Теофил Ѓиноски, којашто денеска живее во Титоград, во длабока старост. Таа знае дека Васил Ѓиноски ранил некој Турчин па, и покрај тоа дека дал како откуп неколку кеси злато, морал да пребега во Црна Гора, во Подгорица, каде подоцна ќе дојдат и Теофил и Алексо Ѓиноски со нивните фамилии (*Ђина Челебић*, Зограф Василије Ђиновски, „Побједа", Титоград, бр. 18 од 29 април 1962).

Смиљаниќ—Брадина раскажува дека браќата на Панајота[10]) биле луѓе со немирен дух и дека, во една караница, убиле некој Арнаутин, поради што морале да го напуштат родниот крај и да пребегнат во Врање. Кон ова објаснување, би можел да се земе во обѕир и економскиот момент, којшто, често, бил причина за одење на печалба, а во часов за новоослободените краеви на Србија биле потребни разновидни работници, и учители какви се и стариот Крсте, а и Панајот, и други работници, какви се останатите синови на Крсте П. Ѓиноски. На тој начин, во Врање се нашла, по ослободувањето од Турците, цела мала колонија македонски и други печалбари и политички емигранти од Македонија и од денешните области на Космет; некои од овие со оружје в рака се префрлале преку границата, навлегувале длабоко во неослободените краишта и ја вознемирувале турската власт, одмаздувале на разни насилници и со себе враќајќи се назад воделе луѓе на коишто им дотежнала турската власт и биле спремни да се борат за отфрлањето на истата, па во Србија, и конкретно во Врање, можеле да се организираат и да се приготвуваат за рушење на вековното турско владеење. Еден од поистакнатите борци против Турците бил Спиро Црне, од Прилепско, опеан во македонската

---

[10]) Крсто Ѓиноски имал четворица синови: покрај Панајота уште Теофила, Василија и Алекса. Во Врање Алексо убаво го развил својот фотографски занает, а Теофил и Васил градежништвото и живописот. Од Врање тројцата браќа Ѓиноски, по смртта на Панајота и на родителите, се преселиле во Подгорица, Црна Гора, каде Теофил и Васил изработувале иконостаси и зографисале разни цркви, а Алексо се бавел и со фотографскиот занает. Набргу едно подруго умреле Теофил и Алексо, а Васил останал последен. Од овие Ѓиноски произлегуваат црногорските Ѓиноски, што во текот на времето се раселиле по цела Југославија; за работата на Теофила и Васил Ѓиновски имаме едно сведоштво на Петар Костиќ, Споменица педесетогошњице призренске богословско-учитељске школе 1871—1921, Београд, 1925, 29, забел. 1: „Браħа Ђиновски: Теофил и Васиљ, родом из Галичника, живописали су многе цркве у Ст. Србији и Црној Гори"; — Васил Ѓиноски, во 1878 г. изработил неколку фрески во манастирот св. Јован Бигорски („Вардар", Скопље, бр. 572, 31. VIII. 1935, стр. 5); Л. Милетич во Списание БАН, 16, стр. 7 годината на изработката на овие фрески ја става во 1871.—Дури сега се добиени некои конкретни податоци за дејноста на браќата Ѓиноски во Црна Гора. Приготвувајќи ја оваа моја студија, јас побарав од фамилијата на Ѓиноски (во Белград и Титоград) известие за тоа какви материјали тие имаат од Панајота, односно од останатите Ѓиноски. Моето барање податоци за Панајота и останатите Ѓиноски ѝ даде повод на Ѓина Челебиќ да го напише написот: „Зограф Василије Ђиновски" и да го напечати во титоградскиот весник „Побједа", бр. 18 од 29 април 1962 г., донесувајќи низа интересни податоци за Василија Ѓиноски, и објавувајќи една негова фотографија и факсимил од еден извештај на Василија. Написот на Челебиќ е напишан врз база на сеќавањата на старата ќерка на Теофил Ѓиноски и врз база на некои архивски материјали. Од написот се гледа дека божем, Васил го научил зографскиот занает во Русија и дека долго време изработувал иконостаси по Македонија, Србија, Босна, Далмација и Црна Гора. Во Црна Гора дошол по покана на владиката Иларион. Од еден извештај на Василија, испратен до цетињската архиепископија (!), се гледа дека Василие работел на иконостасите до 1894 година заедно со браќата Теофила и Алекса, а по нивната смрт му помагал син му Миливое. Од 1872—1910 година Василија Ѓиноски (со помошта на браќата и синот ) изработил 95 иконостаси. Челебиќ, кон овој сигурен податок, дава и претпоставка: „Се смета дека Васил, изработил повеќе од 150 иконостаси на старите српски манастири, не сметајќи ги црквите и манастирските ќелии", што не ми звучи многу убедливо, особено ако оваа претпоставка се базира на сеќавањата на старата ќерка на Теофила, чиешто сеќавање е „Раскинато, матно, несигурно", како што забележила Челебиќ.

народна песна како одмаздувач на насилникот Кјучук Сулејман и главен јунак во драмата напишана од Марко Цепенков „Спиро Црне". Спиро Црне често престојувал во Врање во тоа време и, токму во годината кога Ѓиновци се преселиле тука, поради некои несогласувања со новата српска влада која, од тактични причини, наредила од Врање да се отстранат за извесно време емигрантите од Турско, со чета другари ја преминува границата и во април 1881 година, точно на 22 април таа година загинува од турската заседа[11]). Во Врање, од каде требало да се гледа „што се работи низ Вардар до Солун", како што пишува Сретен Л. Поповиќ[12]), доста добро се аклиматизираат Крсте и неговите синови; за Панајота податоци дава еден негов современик, Јован Хаџи Васиљевиќ[13]), кој знае дека куќата на Ѓиноски била секогаш отворена за македонските емигранти и за граѓаните што доаѓале да се фотографираат, бидејќи во Врање најмалиот син на Крстета, Алексо отворил и фотографски ателје. Од ова време позната е една претставка што Алексо Ѓиноски ја испратил до архимандритот Сава, некогашен управител на богословијата во Призрен и администратор на врањската епархија и побарал од него дотичната претставка да биде испратена на надлежно место, за да му се даде можност на Алексо да оди во Македонија и Стара Србија и да ги фотографира сите манастири, тврдини и други знаменитости[14]). — Во Врање Панајот го продолжува своето школување. Поради одминатите години за редовно школување, Панајот приватно се готвел да ја заврши нижата гимназија во Врање, токмејќи се за учител во Галичник, откако ќе биде ослободен од Турците. Кон кажувањето на Алекса Ѓиноски за напорите што ги вложувал Панајот да го заврши школувањето, имаме некои податоци, што ги соопшти д-р Јован Хаџи Васиљевиќ, кој што се сеќава дека Панајот, макар што бил 40 годишен човек, се дружел со учениците, меѓу кои спаѓа и спомнатиот Хаџи Васиљевиќ, од кои земал на послуга потребни школски книги. Зборувајќи за Панајота, Јован Хаџи Васиљевиќ знае дека тие повеќе го викале со името Пане, Панча и Панта, отколку Панајот[15]). Имаме некои податоци од коишто се гледа дека Панајот бил учител „за више образование" во Бујановац, каде бил учител и Крсте[16]). Според истиот соопштувач, во 1885 година, кога била затворена школата во Бујановац, Панајот со татка си минале

---

[11]) д-р Јован Хаџи Васиљевић, Спиро Црне Големџијоски, Јужни преглед, Скопље, 1933, св. 1, 22—30;

[12]) Сретен Л. Поповић, Путовање по новој Србији, Београд, 1950, 552; Сретен Л. Поповиќ во својата книга забележил неколку македонски народни песни, од коишто поголемиот дел од македонски бегалци во Врање.

[13]) Ј. Х. Васиљевић, Просветне, 288, забел.

[14]) Државен архив на Србија. Фонд на Министерството на просвета, Ф XIV, бр. 74/1881; под бр. 850 од 29. X. 1881 архимандритот Сава го препратил писмото од Алекса Ѓиноски до Министерството на просветата, а под бр. 8048 од 5. XI. 1881, Министерството на просветата бара да се испратат фотографски снимки изработени од Алекса, за оценка, и пограма на работа на Алекса во Македонија и Стара Србија.

[15]) Ј. Х. Васиљевић, Просветне, 288, забел..

[16]) Иван Иванић, Српске манастирске, сеоске и варошке школе у Турској, Годишњица Николе Чупића, књига XXII, 1913, 253.

во Врање кај Алексо и Васила, синовите на Крстета[17]). Од 1885 година имаме уште еден податок за дејноста на Крсте во Врање. Во врска со акцијата на Бугарите спрема Македонија и претензиите нивни да ја заграбат Македонија, и во Србија биле одржани низа собири на коишто македонските емигранти се спротивставувале на бугарските претензии. Еден таков собир бил одржан и во Врање на 10. III. 1885 година и на тој собир претседател бил Крсте Ѓиноски[18]). Кусо време пред својата смрт Крсте Ѓиноски бил испратен во Македонија со цел да отвори училишта по разни места и „Благодарејќи на неговото залагање, истата година (школската 1887/88) се отворени српски училишта во Маврово, Лазарополе, Галичник и во некои места во Тетовска нахија"[19]).

Меѓутоа надежта на Панајота дека ќе може да оди во Галичник за учител, не се остварува, бидејќи доаѓа смртта — и тој останува за вечно на врањските гробишта. Пишувајќи за смртта на својот брат Панајот, Алекса не дава никакви поблиски детали за тоа од која болест умрел. Како ден на смртта на Панајота го означува 6 август 1886 година, додавајќи дека тогаш Панајот имал 45 години. Податоците за смртта на Панајота, како што ги дава Алексо, ги презема и Томо Смиљаниќ—Брадина во спомнатиот негов труд за Панајота Ѓиноски[20]), како и оние што потоа пишувале за Панајота[21]).

Во давањето датата на смртта на Панајота, како и во поглед годините на староста на брата си, биографот Алексо е неточен. Истражувајќи го престојот на фамилијата на Ѓиноски во Врање, имав можност да утврдам, во архивските книги на црквата св. Троица во Врање, кога умреле Панајот, татко му Крсте и мајка му Катерина, колку години имале и од кое место биле, покрај и некои други интересни податоци: за болеста од која умреле, во која година од животот умреле и со што се занимавале во Врање.

Врз база на податоците што ги дава „Протокол умрлих врањске саборне цркве храма св. Тројице", под бр. 352, на стр. 23, се дознава дека Панајот умрел во Врање на 8 август 1886, од сипаници и дека имал 44 години возраст. Од податокот што го дава овој Протокол се гледа дека Панајот имал прекар „топал"[22]). — Во Протоколот на умрените

---

[17]) Иван Иванић, Спомн. дело и место.

[18]) Д-р Климент Џамбазовски, Културно-општествените врски на Македонците со Србија во текот на XIX век, Скопје, 1960, 153.

[19]) Д-р Климент Џамбазовски, Спомн, дело, 183.

[20]) Томо Смиљанић—Брадина, Спомн. труд.

[21]) Биографијата на Панајот Ѓиноски ја даде Ј. К(остовски) во „Нова Македонија" во написот за „Зборникот на Панајот Ѓиновски" (1. I. 1952); податокот за годината на раѓањето на Панајота: 1890, што е даден во „Нова Македонија", во една белешка од 27. II. 1958, е погрешен; Enciklopedija Jugoslavije III, 201 донесе кратка информација. и Милан Ракочевић, Ко је био Панајот Крстевић Ђиновски, в. Правда, Београд, 28.III.1939.

[22]) Дословното соопштение за смртта на Панајот Гиноски во Протоколот на умрените гласи: „Панајот син Крста Ђиновски, топал, житељ врањски умро у Врању 8 августа 1886, у 6 сати поподне, 9 сахрањен...". Како место на раѓањето на Панајота е наведено „Лазарополье — дебарско". година на староста 44, а болеста „умро од богиње". Службениот податок, за денот на смртта како што се гледа, се разликува од оној што го дал Алексо во био-

се забалежени податоци и за смртта на родителите на Панајота: тие умреле едно подруго — од туберкулоза: мајка му „након 16 месеци код њега леже и његова мајка; а након 22 месеца и његов отац Крсто сви један до другога"[23]). За време на престојот во Врање Крсте со неговите деца се снашле некако: стариот Крсте, покрај тоа што едно време бил учител во Бујановац, во Врање се бавел и со подврзување книги, а секако дека меѓу македонските емигранти уживал голема почит, бидејќи, како што се рече понапред, на споменатиот собир од 10. III. 1885 година бил и претседател. Алексо (изгледа и Васил) до̀бро заработувал со фотографскиот занает. По смртта на Панајота и родителите, преостанатите Ѓиновци го напуштаат Врање и одат во Црна Гора, како што се рече веќе еднаш.

## II

## За зографската, етнографската, фолклористичката и лексикографската работа на Панајот Ѓиноски

### 1

Од биографијата на Панајот Ѓиноски се гледа дека тој во млади години се бавел со зографската уметност, со којашто се бавеле толку луѓе од неговиот крај во минатото и особено во XIX век, од кој век се познати низа тајфи на мијачки зографи и копаничари.

За жалост не ми се познати некои зографски остварувања на Панајот Ѓиноски од Карлово или некаде од Македонија. Но во врска со зографската уметност познато е дека Крсте Ѓиноски и Панајот дале еден препис (или и превод) на познатиот прирачник за зографската уметност — ерминија, или како што се наречува во преводите од грчки „сказание зографическое". Пишувајќи за Панајота, Томо Смиљаниќ — Брадина знае од некаде дека Панајот заедно со татка си Крстета дале прв превод од ерминијата од грчки на мијачки говор[24]). Говорејќи за преписот на ерминијата што го направиле Панајот и Крсте Ѓиноски, Ј. Х. Васиљевиќ е поинформиран од Смиљаника, бидејќи го имал во свои раце овој препис и, во спомнатата своја книга Просветне. . ., го дава

---

графијата на Панајота за два дена, а годините на староста за една година, што би можело да предизвика дискусија, Панајот да е роден 1842 година. Интересно е и соопштението дека Панајот бил божем роден во Лазарополе!

[23]) ЖС, 116; и во Протоколот на умрените на соборната црква во Врање, бр. 204, страна 51: „К а т е р и н а, ж е н а К р с т е Ђ и н о в с к и, п о д в е з а р к њ и г а, ж и т е љ В р а њ а", умрела на 27 ноември 1887 година, во 8 часот попладне, во 63 година старост, од „е к т и к а". Користејќи ја биографијата на Панајота од Алексо Ѓиноски, се рече дека Катерина е родена во Лазарополе. Меѓутоа како родно место на мајката на Панајота во Протоколот на умрените се означува „Т р е с о н ч е — д е б а р с к о"! — Податоците за смртта на Крсте Ѓиноски се дадени во спомнатиот Протокол под бр. 109, на страна 63: „К р с т о Ђ и н о в с к и, к њ и г о п о д в е з и в а ч, ж и т е љ В р а њ с к и, у м р о 2 ј у н а 1888, у т р и с а т и п о п о д н е, с а х р а њ е н 3 ј у н а". Место на раѓањето: Г а л и ч н и к, година на староста 74. И Крсте Ѓиноски умрел од „ектика".

[24]) Томо Смиљанић—Брадина, Панајот. . .18.

записот што се наоѓал на преписот на ерминијата. Од овој запис[25]) се гледа дека ова сказание,, зографическое" Панајот и Крсте го препишале во септември 1867 година. Од записот што го направиле синот и таткото Ѓиноски се гледа дека станува збор за трет препис од ерминијата (првиот препис — превод бил сторен од зографскиот монах Иларион на Света Гора, вториот од прилепскиот учител Христо Хаџи Константиновиќ, во 1818 година). Ј. Х. Васиљевиќ во своето дело донесува и некои партии од преписот на ерминијата, што го направиле Ѓиноски, истакнувајќи го фактот дека и овој препис на ерминијата, како и некои други преписи од овој крај, содржел податоци — опис на „Стый србски просвѣтители и ерарси" (архиепископите Сава Немањиќ, Арсенија, Сава II, Никодим, Ефрем, Максим; Симеон Мироточиви, Петар Коришки, Јоаникие Девички; Стефан Дечански, Стефан Стиљановиќ, Јоан Деспот; покрај за овие личности дадени се и описи на: Димитрија, митрополитот Ростовски и Наум Охридски). — За време на престојот во Врање Панајот, ако не работел на зографскиот занает, секако можел поодблизу да се запознае со некои успели зографски творби на својот соплеменик, познатиот ширум Балканот зограф Дичо, којшто во 1859—1860 година за врањската црква св. Троица изработил повеќе икони на разни светители од коишто се, според мене, најуспели оние медаљонски творби на кои се прикажани некои сцени од животот на испосникот Прохор Пчињски[26]). — Инаку за оваа ерминија и нејзината судбина да се види кај Светозар Радојчић, Старине црквеног музеја у Скопљу, Скопље, 1941, 25.[27]).

---

[25]) Ј. Х. Васиљевић, Просветне. . . 285.

[26]) Асен Василиев, Дичо Зограф, Македонска мисъл, Год. I, кн. 7—8, София, 1946, 377—380.

[27]) Преписот на Крсте и Панајот Ѓиноски од 1867 не е „најстарији очувани и датирани наш препис сликарског приручника", бидејќи ние имаме сочувани ерминии од 18 и од 19 век, пред преписот на Ѓиноски. Така најстарата досега позната наша ерминија е таа од Ѓорѓи Зографски, што има запис од 1728 година: Блаже Конески Граматика на македонскиот литературен јазик, дел I, Скопје, 1952, 15—16. Денеска се чува во ракописниот оддел на Катедрата за историја на книжевностите на народите нa ФНРЈ при Филозофскиот факултет во Скопје. Во истиот оддел се чува и една друга ерминија, на која се наоѓа запис: Сіѧ книга глаголемаѧ Ерминіа—есть ѿ Хрістета хаџй Кѡнстантіновича—оучител ѧ прилéпскагѡ града—1818 года ѿ Хр҇та. — Впрочем и во преписот на ерминијата што го направиле таткото и синот Ѓиноски, јасно се истакнува фактот дека во случајов станувало збор за трет препис на овој сликарски учебник бидејќи од записот сторен на овој препис од ерминијата се вели дека прв препис на ерминијата дал на Света Гора Иларион, монахот Зографски, а втор препис бил од Христо Хаџи Константиновиќ од Прилеп — тоа е погоре спомнатата ерминија со запис од 1818 година. Би требало да се допушти можност преписот од ерминијата на Ѓиноски и да не е ни трет препис, бидејќи нам ни е позната и ерминијата на Дичо Зограф, на која е означена 1844 година, како година кога е препишана (А. Василиев, Дичо Зограф, на спом. место, 383—384). Преписите на ерминиите од 1728 и 1818 се чуваат во Ракописниот оддел на Катедрата за историја на книжевностите на народите на ФНРЈ при Филозофскиот факултет во Скопје, Инв. бр. 3917 и Инв. Р. 108.

2

Панајот Ѓиноски станува познат како собирач на мијачки народни песни, во поново време како лексикограф и како човек што, меѓу првите Мијаци, се зафатил со опишување географската положба на мијачкиот крај и со приказ на обичаите на Мијаците. Во врска со описот на обичаите мијачки и со географскиот приказ на Голема и Мала Река, уште П. Ровински можел да стори некои забелешки по однос на прецизноста и точноста на дадените описи, истакнувајќи го фактот дека описите на Панајота не се комплетни. Ровински можел, секако со помошта на браката на Панајота, да констатира дека во описот на народните обичаи кај Мијаците недостига описот на обичаите што се во врска со Божикот и околу крсното име; доколку станува збор за описот на свадбените обичаи, Ровински константира дека Панајот ги опишал само оние обичаи што спаѓаат во првиот дел од свадбените обичаи, додека надополнувањата на свадбените обичаи, што ги сторил Алексо Ѓиноски, биле толку несредени и неразбирливи, што Ровински сметал за поумно да не ги зема предвид при објавувањето на Зборникот на Панајота, отколку да се мачи околу нив. Ровински му прави забелешки на Панајот Ѓиноски и во поглед на географскиот приказ на Голема и Мала Река, укажувајќи на некои неточности кај Панајота, но нив ги оправдува со тоа што авторот — Панајот не умеел достатно правилно да се ориентира по страните на светот. Во овој поглед забелешка на Панајот Ѓиноски му прави и Томо Смиљаниќ—Брадина, но и тој го оправдува Панајота со тоа што овој „не можел да патува". Доколку станува збор за описот на народните обичаи, особено тие околу свадбата, Смиљаниќ—Брадина тврди дека публицираниот дел на овие обичаи бил потполн и даден „до ситници". — На времето кога Панајот Ѓиноски ги опишувал народните обичаи на Мијаците и ја давал географско-топографската слика на својот роден крај, — неговите описи претставувале многу корисни материјали. Денеска, скоро осумдесет години по пишувањето на Панајота Ѓиноски, ние ги имаме во детали, и стручно, опишани и народните обичаи и верувањата кај Мијаците и географската положба на овој крај на Македонија, вклучувајќи ги тука и народните песни, од коишто сега дел напечати Мијакот д-р Томо Смиљаниќ: Старе народне мијачке песме[28]). Од едно соопштение на Смиљаниќ се гледа дека тој има запишано 447 „стари" мијачки песни, што претставува најголема збирка на мијачки народни песни досега собрана. Од споредувањата што сум ги сторил меѓу песните објавени во Зборникот на Панајот Ѓиноски и тие што сега ги објави Смиљаниќ, се гледа дека станува збор за голем број варијанти, познати кај Ѓиноски и другите собирачи на мијачки народни песни.

Објавувајќи ги материјалите на Панајот Ѓиноски, што ги добил од Алекса Ѓиноски по доаѓањето на овој во Црна Гора, рускиот конзул

---

[28]) во Гласник Етнографског института САН, књига IX—X, 1960—1961, Београд, 1961, 139—170.

во Црна Гора Павел А. Ровински[29]), откако дава краток увод, во којшто ја изнесува содржината на заоставштината на Панајот Ѓиноски и ја истакнува вредноста на материјалите што ги објавува, поради тоа дека се пишувани од домородец и на чист народен, мијачки јазик, П. А. Ровински, во продолжетокот на биографијата на Панајота Ѓиноски (од Алексо Ѓиноски), го донесува оној дел од Зборникот што нему му се чинело дека ќе е интересен за науката[30]). На прво место го донесува описот од Панајота на „Народни мијачки обичаи". Во описот се зафатени следниве народни обичаи: 1. Водици (Напрежни обичаи на водици, Гости на вечера у кумот); 2. Водопост (Водици, Одење по крсти, Гости на ручек у кумот, Одење на ортија); 3. Адет во сирници; 4. Сирни поклади; 5. Адети на Лазарица; 6. Адет на Ѓурѓев-ден (23 апр.); 7.Адет на Еремија (1 мај, дењ мајов); 8. Слушање пилето (кукавицата); 9. Попраќање солунци; 10. Адет на Цветници, 11. Летник („Л е т н и к го наречуваме првиот дењ мартов"); 12. Адети на раѓањето (Бричење); По овие обичаи Панајот ја опишува и женската облека; 13. Руво момичинско (и : Невестинско облекло). — Целиот овој материјал е објавен во ЖС, IX, выпуск I, Отдел II, стр. 17—129. Во вториот продолжеток на Зборникот, ЖС IX, выпуск II, отдел II, стр. 236—250 објавен е остатокот од описот на народните обичаи и географско-топографскиот приказ на Мала и Голема Река со некои соседни области: 14. Свадбени адети. Се рече понапред дека Панајот не стасал да ги опише сите свадбени обичаи кај Мијаците. Опишани се: Адети пред свадба (а. Вршење-вршитба, просидба, завршување, договарање; б. Со живо стребро; в. Муштулок или доврщување; г. С костени; д. За на строј што носит свекорот;).

Во географско-топографските материјали на Панајота се опишуваат: 1. Мала и Голема Река или Долна Река и Горна Река; 2. Јозик и руфет и вера; 3. Села во Мала-Река; 4. (села што се наоѓаат во Охридско-струшко-дебарско;) 5. (села што се наоѓаат во областа што ја населуваат Мијаците — 20 на број со ознака на населението, бројот на куќите, дали има поп; истиве податоци и давање имињата на црквите се даваат и за селата охридско-струшки-дебарски зафатени во описот под точка 4; наместа се даваат податоци и за оддалеченоста на одделни села од Охрид,

---

[29]) Павел А. Ровинский, филолог бил претплатник од Прага на Зборникот на Миладиновци; тој е автор на познатото дело „Черногория в ея прошлом и настоящем", во IV тома; материјалите на Панајот Ѓиноски ги објавил во списанието „Живая старина" (да се види овдека забелешка 3) под заглавие: *Сборник Панайота Дьиновскаго из села Галичника (ѣ Дебрах)* — (*Песни обычаи и разный мелкий матерьялы*), ЖС IX, вып. I, С.—Петербург, 1899, 113—129; вып. II, 236—250; год. X, вып. I—II, 230—250; год. XII, вып. III—IV, 429—436; год. XIII, вып. II, 228—235, год. XIV, вып. I—II, 1905, 181—202.

[30]) Дел од заоставштината на Панајот Ѓиноски се пази во архивата на Руското географско општество во Ленинград. А. М. Селищев, Полог и его болгарское население, Софија, 1929, 140, заб. 4. Потребно е проучување на таа заоставштина бидејќи таму има и необјавени материјали кај Ровински, а и тие што ги објавил Ровински трпат од страна на коректноста на јазикот; често има и некои работи што немаат многу смисла. За изданието на Ровински еве што рече А. Белиќ: „. . . само издање Ровинскога кипти од грешака свакојаке врсте" (Наведеното дело, 229). Подробна анализа на поголемиот дел од Зборникот во поглед на јазикот дал Марко Григоров (во спомнатото дело овдека во забелешка 7).

односно Дебар); 6. Маалски или семејни презимиња во Маврово (овие податоци ги добил од Шпиро Лазороски од Маврово во 1883 година), со бројот на куќите; 7. Село Сушица. — Покрај овие материјали, во одделна група (Ровински ја означил со IV) се даваат „Смешани и ситни материјали", и тоа: 1. Список на убиени, ранети и ограбени луѓе во времето од 1882—1885 година приближно; 2. Во оваа точка се даваат податоци за чумите што го биеле Галичник, според сеќавањата на Макрија А. Станишевски. Чудни се одредувањата временски на некои од овие (четири) чуми: првата „Кога паднал од коњот поп Богоја над воденицине" — Кон оваа точка Ровински забележил дека во материјалите на Ѓиноски биле дадени и „Галички синори", но тој не ги публицира. Во 3 точка на оваа група материјали се даваат некои податоци од историјата на манастирот св. Јован Бигорски. На крајот, под точка 4, Ровински ја донесува следнава анегдота од записите на П. Ѓиноски, што, според Ровински, ги карактеризира месните обичаи:

„Во едно село, кога служил попот литургија, не го слушале селаните; си играле в црков играчки. Попот пошол коде владиката, да се плачет. Дошол владиката в село, да и поучит селаните. Утрината зеле да служит, селаните зеле да вревит, како што си имале адет. Викнал попот од олтар: „М'лчите, селани; што је таја врева! Аљ владика облекаме или на магаре самар клаваме?" После влегол владиката во столот, шмркал в нос мрва бурнут. Го видел некој старец, си го наплнил чибукот со тутун, пошол да го запалит от свештаникот. Свикал владиката: „Какви рисјани сте, што пиете в црков тутун!" — А стариот му рекол: „Овеја (тутунов) и теја (бурнутот) не јѳ едно гомно?" — После владиката зел да кажуват слово. А еден старец спроти него зел да плачет и да ронит слзи. Владиката го видел коде плачет и си рекол сам со себе: „Сполај ти, Господе! имал овде еден рисјанин." Откако свршиле литургијата, [Селанецот] се сетил од речта своја, си избегал дома, и селаните по него си пошле дома. А владиката останал пред црков сам. Прашал некого: „Коде му је куќата на стариот, што плачеше в црков?" Во теја време врвеле туе говедата селски, му одговориле: „По говеди, по говеди (оди) Господине, кораво(!) ќа посли во куќата негова". Владиката пошол тамо. Му рекол на стариот: „Многу ми беше мило, кога те гледаф коде плачеш, кога кажуваф словото в црков. „А стариот му одговорил: „Како да не плача, Владико свети! Кога си имаф еден јарец, ми се уцркали од една краста; брадата му беше истум како твојата. Кога кажуваше словото ти, ми текна за него и ми се дожали. За теја ми се заплака". А владиката од моки рекол: „Аљ имат негде место да прошета?" — Излегле над куќата под една сенка. На владиката му се пило вода, му сакал на стариот да му донесет. Му донесле за почестија во некој череп шербет од круши. Владиката чинал аљ јѳ вода, се напил. Не му дошол шербетот на табиет, го фрлил черепот, го скршил. А стариот му (се) развикал: „Господине, господине! Не ти го донесофме черепот да го скршиш, токо да пиеш. Бабата три години се мокала во него, а сега во што ќа се мокат? Аљ в капата?". (Во текстот се сторени некои поситни интервенции, испра-

вени се очигледни печатни и други грешки; инаку анегдотата е единствен прозен текст во Зборникот на Панајот Ѓиноски, покрај описот на обичаите и географско-топографскиот приказ на мијачкиот крај)[31]).

3

Во третиот продолжеток на Зборникот на Панајот Ѓиноски П. А. Ровински дава „Редакциски забелешки" (ЖС, година X, выпуск I—II, 230—231) и го донесува првиот дел од мијачките народни песни. Во „Редакциските забелешки" П. А Ровински пред сѐ го повторува мислењето (кажано веќе еднаш во предговорот) за вредноста на народните песни што ги содржи Зборникот на Панајот Ѓиноски. Кога говори за материјалите што ги оставил Ѓиноски, Ровински забележува дека целиот материјал на Ѓиноски не бил среден[32]) и дека имало и „многу одделни листови, напишани со разни раце" (Ровински можел да разликува уште ракописи од четири други запишувачи, покрај ракописот од Панајот Ѓиноски). Ова тврдење на Ровински говори за тоа дека Панајот Ѓиноски, покрај тоа што самиот запишувал народни песни, такви добивал и од други запишувачи; некои од записите, според пишувањето на Ровински, биле сторени и со молив. Во објавувањето на песните од Зборникот на П. Ѓиноски, Ровински пропуштил да ги означи оние песни што не биле запишани од П. Ѓиноски, што е за жалење. Во своите „редакциски забелешки" Ровински говори и за правописот на Панајот Ѓиноски, истакнувајќи го фактот дека Панајот покрај употребата на букви од црковната азбука употребувал и некои букви од српската азбука: ј, љ, њ, ћ, ђ, џ.

По „редакциските забелешки" на Ровински, во неколку продолжетоци се печатат мијачките народни песни запишани од П. Ѓиноски и некои негови соработници. Ова го претставува најобемниот дел од заоставштината на Панајот Ѓиноски; „Најважното во овој Зборник го сочинуваат песните" изјавува Ровински. Со збирката од мијачки народни песни Панајот Ѓиноски зазема едно од многу важните места меѓу собирачите на македонски народни песни од XIX век и прво место меѓу луѓето од мијачкиот крај, макар што хронолошки не е и прв собирач на мијачки народни песни. Мијачки народни песни прв започнал да собира, како што е тоа познато, рускиот славист Виктор Иванович Григорович, кој што во Солун, при крајот на 1844 или во почетокот на 1845 година, добил од галичанчето Кузман (Враз го вика Козма) цела тетратка мијачки народни песни[33]). Дваесет и четири години подоцна народни песни од овој крај собрал и објавил познатиот Партенија Зографски,

---

[31]) За јазикот на овој дел од Зборникот на Панајота имаме неколку одзиви: Л. М(илетич) во Български преглед, VI, 1899, I, 128.

[32]) ЖС, Год. X, вып. I—II, 230.

[33]) Х. Поленаковиќ, Страници од македонската книжевност, Скопје, 1952, 47—48; H. Polenaković, Makedonske narodne pesme u azovoj zaostavštini, Građa JAZU XXI, 263—284; Х. Поленаковиќ, Неколку новопронајдени македонски народни песни во заоставштината на Станко Враз, Трудови, I, 1—2, Скопје, 1960, 97—107.

којшто составил и прв зборник од мијачки народни песни[34]). Неколкуте „дебарски" песни кај Стеван Верковиќ трпат во поглед на коректноста на јазикот; истата слабост покажува и мијачката песна што ја објавил М. Дринов во Периодическо списание XI—XII (1876). Дури дваесет години по објавените песни од Партенија Зографски, Ѓорѓи Пулевски ќе ги објави првите две одделни збирки од мијачки народни песни: Македонска песнарка, I, II, Софија 1879, објавувајќи во нив и некои свои стихотворби. Изгледа по сé дека токму Ѓ. Пулевски со своите два речника (Белград 1873, 1875) и двеве збирки од народни песни му дале поттик на Панајота Ѓиноски и тој да се фати со собирање народни умотворби, со составување речник на мијачкиот дијалект, со опишување народните обичаи и сл[35]). Во времето кога Панајот Ѓиноски ги собира народните песни и другите материјали, слични материјали од мијачкиот крај (и не само од мијачкиот крај) собирал и рускиот дипломат Ив. С. Јастребов, којшто токму во годината кога ќе умре П. Ѓиноски ќе го објави познатиот негов Зборник[36]). Малу подоцна ќе имаме и други собирачи на мијачки народни песни: А. Т. Илиев, П. Драганов и, особено, Васил Икономов, и др.[37]).

Фолклорните материјали што ги запишал Панајот Ѓиноски даваат увид во богатството на фолклорот кај Мијаците, донесувајќи низа песни што дотогаш не биле запишани. Панајот многу држел до својот Зборник и имал обичај поедини партии да ги чита пред врањанците, уверувајќи ги дека во неговиот Зборник сè што е запишано, било точно „како математика"[38]).

Распределбата на народните песни ја дал Ровински, држејќи се за времето (празниците) кога дотичните песни се пејани, како што впрочем, песните ги групира и самиот народ, и како што ги групира и П. Ѓиноски

Зборникот на Панајот Ѓиноски — како што ни го објавува П. А. Ровински — ги донесува следниве народни мијачки песни, групирани на:

---

[34]) Во цариградското списание „Български книжици" за 1858 г. објавени се седум мијачки народни песни со означување пред некои од нив дека се земени од „Сборник на Арх. П. З(ографски)".

[35]) Ј. Х. Васиљевиќ, кој бил современик на П. Ѓиноски и со него се дружел, знае дека Ѓиноски својот речник го составил и „у намери да докаже, да познати Речник Ђ. Пуљевског није тачан по мијачком" (Просветне. . ., 288 заб.). Не истакнувајќи го името на Ѓорѓи Пулевски, и Алексо Ѓиновски во својот биографски напис за брата си Панајота вели дека намерата на Панајота, при собирањето на материјалите, била: да се изнесе ученом свету прави говор, појезија, умотворине и досетке тога краја; јер су писци, који су писали за оне крајеве сасвим измењивали и дотеривали по својим пропагандистичким вољама, а нимало се нијесу обазирали на народни говор и причање, да га претставе свету онако како је битно. Панајот је уложио свој труд само за то, да изнесе свету праву истину" (ЖС, IX, вып. I, 116).

[36]) Ив. С. Ястребов, Обычаи и песни турецких Сербов, С. — Петербург, 1886.

[37]) Преглед на собирачите на мијачки народни песни и оценка на јазикот во тие песни даде Марко Григоров: Критичен преглед на обнародованите материяли по малореканския (миячки) говор, Известия на Семинара по славянска филология при Университета в София, кн. II, Софија, 1907, 445—470.

[38]) Ј. Х. Васиљевиħ, Просветне. . ., 288 забелешка.

## А

## Лирски песни

### I

### Секидневни

1. Цутит ружа, цутит ружа
Лелеј ружа тамо долу. (ЖС, X, 322; 12 стиха)

2. Мор, чуму ти беше,
Бре Ељенко моме! (ЖС, X, 232; 18 стихови)

3. Садило моме,
Мор моме, ран бел босилек (ЖС, X, 232; 22 стиха)

4. Слнце ми зајде — мале-ле мајко,
На врф планина! (ЖС, X, 232—233; 26 стихови)

5. Ветор повеја, мори, ветор повеја,
Достум Стано, мори, по рамно поле (ЖС, X, 233: 11 стиха)

6. Свирни ми свирни,
Митре-ле длноземче (ЖС, X, 233; 23 стиха)

7. Што ми е жалба?
Де море, пиле Јове, море
Дека ќа умрам! (ЖС, X, 233; 38 стихови)

8. О, на кого си намуртена,
Стано-ле, малка Стано? (ЖС, X, 233—234; 30 стихови)

9. Ситно просо, црно око,
Не стој спроти мене! (ЖС, X, 234; 8 стихови)

10. Софке о, дивојче, с грло преврзано,
С гарло преврзано с велешка шамлија (ЖС, X, 234; 8 стихови)

11. Крени си глава, Софке, од перницата,
Крени си глава, добро, од перницата! (ЖС. X, 234; 10 стихови; песната) е недовршена; со објаснување на по некои зборови).

12. Извор вода извореше,
На ледина разлеваше. (ЖС, X, 234; 24 стиха)

13. Паднала ми Шар-планина, Калино,
Каливори вито перо зелено! (ЖС, X, 234—235; 14 стиха)

14. Са ноќ шетаф, ништо не уловиф,
Кад би зора, слегов крај селото. (ЖС, X, 235; 17 стихови)

15. Легнало моме, преспало,
Пот теја дрво маслено. (ЖС, X, 235; 14 стихови)

16. Што си наплакана, бре Анке?
Дали татка жалиш,
Дали мајка плачеш? (ЖС, X, 235; 16 стихови)

17. Не жалај, Стано мори, не плакај,
Не мачкај сајче шарено! (ЖС, X, 235; 20 стихови)

18. Што си глава, ѓиди Димо, преврзало?
Даљ ти коњи, ѓиди Димо, бутур удрил? (ЖС, X, 236; 24 стихови, дефектна)

19. Тембиф сторил војводата,
Петкано мори, Петкано! (ЖС, X, 236; 18 стихови)

20. Девојкиња, мори, гугувчиња,
Пот правите, мори, да помина! (ЖС, X, 236; 11 стиха)

21. Расипи ми, Мендо-ле, моѓијава,
Расипи ми, добро ле, моѓијава! (ЖС, X, 236; 10 стихови)

22. Слнце поодит, заодит,
Мирче војвода на поле! (ЖС, X, 236; 14 стиха)

23. Млад ме питат (просит),
За старо ме дават. (ЖС, X, 236; 7 стихови)

24. Собрали се сите (лути?) арамии,
Да ми одит, мори, тамо горе,
Намо горе, мори, в Горничево. (ЖС, X, 237; 17 стихови)

25. Дебранчето, чолјак Дојчин,
Димо ле, дели Димо. (ЖС, X, 237; 9 стихови)

26. Угур ола, море, Шабан-аго! (ЖС, X, 237; 53 стиха)

27. Скарал се Стојан, скарал се со неговата стара мајка. (ЖС, X, 237—238; 12 стихови, несвршена)

28. Кинисала моме на вода
Со два ибрика во роци. (ЖС, X, 238; 48 стихови)

29. *Каѣелска ӣесна, ш̄. е. овчарска*
Засвирел ми челник Пејо,
Засвирел ми с писан кавел,
От утрина до вечера. (ЖС, X, 238—239; 59 стихови)

30. Шетал-прошетал, мори, Митре делија,
Шетал-прошетал, мори, долу под село. (ЖС, X, 239; 38 стихови)

31. Ми кинисале два брата роѓена,
Ми кинисале по бели друмови. (ЖС, X, 239; 18 стихови)

32. Стојке седеше в градина,
Стојан од овци идеше; (ЖС, X, 239—240; 18 стихови)

33. Илинчице, висока планино!
Од тебе се Сари-Шабан гледат. (ЖС, X, 240: 8 стихови)

34. Излези, злато мори, излези, леле!
Излези, да видиш златно јаблко! (ЖС, X, 240; 30 стихови)

35. *Секоѓашни*
Мајко, мајко, пали свекја,
Парусија болно лежит. (ЖС, X, 240; 24 стиха)

36. Еј Стано, кутра (?), Стано! (ЖС, X, 240; 10 стихови)

37. Калино моме калешо, добро јагне,
Што многу синоќ седефте? (ЖС, X, 240—241; 28 стихови)

## II

### Песни жалосни

1 (38) Извикнал Стојан, мори, подвикнал,
Отоде, лелеј, Каламарија. (ЖС, X, 241; 33 стиха)

2 (39) Зајде, зајде слнце,
Лелеј-лелеј, мајко ле моја!
Зад зелена гора! (ЖС, X, 241; 27 стихови)

3 (40) Посакале се момче и мома. (ЖС, X, 241—242; 25 стихови)

4 (41) Пукна пушка пот Будина-града, (ЖС, X, 242; 18 стихови)

5 (42) Разболел ми се левени Ѓурѓе,
Разболел се и ми умрело. (ЖС, X, 242; 45 стихови)

## III

### Песни кардаљски (или кардарски)

1 (43) Мирко по двори шеташе, мори,
Русо си перче чешлаше. (ЖС, X, 242; 11 стиха)

2 (44) Мори, ја ќа одам на град Солун,
Додо Алтано, мори, милно ни бебе. (ЖС, X, 243; 22 стиха)

## IV

### Песни за смеење (смешни)

1 (45) Мори жабо, меко меше! (ЖС, X, 243; 4 стиха)

2 (46) Посакал ми ракот
Жабината ќерка. (ЖС, X, 243; 18 стихови)

3 (47) Посејала Мара до три ми просо,
Расте просо, расте, расте испорасте;
Расте, испорасте глувцу до колена. . . (ЖС, X, 243; 13 стиха)

4 (48) Петељ свадба чинит:
Чудо за чудење,
Чудо да големо! (ЖС, X, 243; 9 стихови)

5 (49) Цуцерве гојда пасеше, цуцуле,
Покрај река Ситница! (ЖС, X, 243; 21 стих)

6 (50) Ожениф се в сабота,
За таткова срамота. (ЖС, X, 243—244; 20 стихови)

6а (51) Ожениф се в собота,
За таткова срамота. (ЖС, X, 244; 13 стиха)

7 (52) (За пресмевање на невеста)
Невестица — сиротица, дос, дос!*)
Момче беше малечкаво. (ЖС, X, 244; 25 стихови)

8 (53) (За пресмевање на старицата)
Деј ѓиди моме, моме седмаќинче! (ЖС, X, 244; 15 стихови)

---

*) Дос, дос, се повторува по секој стих.

9 (54) Цуцуљ пасет говеда,
Цуцулица — тељците,
Покрај река Ситница. (ЖС, X, 244—245; 42 стиха)

10 (55) Собрале ми се, назбрале до 70 јунаци,
До 70 јунаци и едно старо старчиште. (ЖС, X, 245; 37 стихови)

11 (56) О, зададе се темен облак, Велија море! (ЖС, X, 245; 14 стиха)

12 (57) (Секогашна)
Море лудо, бре будала!
Што не си се оженило? (ЖС, X, 245; 5 стихови)

13 (58) Весело стој, повесело, како првата година! (ЖС, X, 246; 4 стиха)

## V

Аргатски (песни)

1 (59) Пособрала Неда до девет аргати,
Да ми ја жнеет бела пченица. (ЖС, X, 246; 12 стиха)

2 (60) Разиграло се јаблко,
В цареви порти удрило. (ЖС, X, 246; 8 стихови)

3 (61) Порој потече,ниво голема, да те однесе,
Да те однесе, ниво голема, дур в Мариово. (ЖС, X, 246; 6 стихова)

4 (62) Ужина дојде, леле до Бога, а ручек немат! (ЖС, X, 246; 4 стиха)

## VI

Песни при игри и забави

1 (63) Берите се си девојки на собор, на собор! (ЖС, X, 246; 4 стиха)

*Коіа се шурувaш ороѿо*
2 (64) Вода водит мала моме во цареви порти. (ЖС, X, 246; 3+3)

*На расиѿување оро* (*Лазороѿоле*)
3 (65) Ја си идех, моме, од орање,
Од орање, добро, од копање. (ЖС, X, 246; 11 стиха)

*На gва хора*
4 (66) Позив: Елате овамо, девојки море,
На наша страна;
Одговор: Не ви идеме, девојки море,
Не ве сакаме. (ЖС, X, 246; 10 стихови)

*На нишаљка*
5 (67) Сведи се, сведи, еј миле врбо,
долу, подолу. (ЖС, X, 247; 10 стихови)

*На невесѿа, коіа се нишаѿ на нишаљка*
6 (68) Чија лељка на нишаљка? Лељо!
Ѓурѓе ле, Лељо! (ЖС, X, 247; 22 стиха)
*Коіа се нишаѿ момче*

7 (69) Момче се љуљат, мома го гледат, Брајно-ле! (ЖС, X, 247; 9 стихови)

8 (70) Море моми буковки, море буковки!
Как садите пиперот, мори, пиперот? (ЖС, X, 247; 20 стихови)

VII

Песни биљарски (биљаречки)

1 (71) А девојче, Задгорјанче!
Аљ си било на Задгорје? (ЖС, X, 247; 17 стихови).

2 (72) Де в село ида, Синжирој моме, два коња вода
Два коња вода, Синжирој моме, еден за тебе. (ЖС, X, 248; 5 стиха)

3 (73) Расипи оро, Радо невесто,
Појди си дома! (ЖС, X, 248; 12 стиха)

4 (74) Качумчице, сиротице, биљаро, биљаро!
Што си излегло во сред зима, биљаро, биљаро? (ЖС, X, 248; 9 стихови)

5 (75) Не оди в гора, Радо невесто, не бери биље! (ЖС, X, 248; 16 стихови)

6 (76) Кинисала бела биљка, биљаро,
Да ми одит на биљачки, биљаро! (ЖС, X, 248; 4 стиха)

(Б)

Епски дебарски песни
(Од Зборникот на Гиноски)

1 (77) *Марко Кралевиќ и Арайин*
Градил Марко седомдесет цркви,
И ми градил тој свети манастир (ЖС, XII, вып. III-IV; 429—431, 282 стиха)

2 (78) *Марко Кралевиќ и Беле од Косшура*
Во собота, а спроти недеља,
Во Солуна на ладна меана. . . (ЖС, XII, вып. III-IV, 432—434; 231 стих)

3 (79) *Секула Дешенце и Корун Арамија*
Кинисала Секулица млада,
Да ми одит на студена вода (ЖС, XII, вып. III-IV, 434—436; 213 стиха)

4 (80) *Бановиќ-краљ и Али-беї војвода*
Пособрало слтан Пазаите,
Пособрало таја силна војска (ЖС, XIII, вып. II, 228—231; 291 стих)

5 (81) (*Женаша на баноШ Куршумлија и младаша вдовица од Леїен-їрад*)**)
Дворје метет млада Баневица,
Дворје метет, дробни слзи ронит. (ЖС, XIII, в ы п. II, 231—32; 91 стих)

6 (82) *Иво Арамија и Велија Назора*
Си Бога моли Иво Арамија (ЖС, XIII, вып. II, 232—233; 107 стихови)

7 (83) (*Предавсшвошо на снааша Анїелина*)
Седнала ми Магделина,
Заран вечер да вечерат. . . (ЖС, XIII, вып. II, 233; 34 стиха, несвршена)

8 (84) (*Женидба на св. Илија*)
Завршил ми се свети Илија,
Од Будим-Града кралева ќерка. (ЖС, XIII, вып. II, 233—234; 58 стихови; несвршена)

---

**) Заглавијата дадени во заграда, печатени се на руски језик.

9 (85) *Младоженецот Огнен подикан на војска*)
Завршил се Огнен добор јунак,
Во собота ми се завршило. . . (ЖС, XIII, вып. II, 234; 25 стих.; несвршена)

10 (86) (*Марко Кралевик служил св. Никола*)
Служил Марко светего Никола,
Од Митровден дури до Ѓурѓев-ден (ЖС, XIII, вып. II, 234—234; 27 ст., дефектна и несвршена)

11 (87) (*Муса-бег го спасува Галичник од изгорување*)
Кондисал Ајрадин-паша, аман, аман! (ЖС, XIII, вып. II, 235; 12 стиха*)

Во последниот дел од Зборникот на Панајота Ѓиноски, под општо заглавие: Дебарски епски песни, а со одделување во група: Б (Песни за одделни денови и годишни времиња) се објавени:

I

Песни божиќарски или зимни

1 (88) Шетал Марко из гора зелена, из гора зелена (ЖС, XIV, вып. I-II, 181—22 стиха)

2 (89) Зид ми зиздае девет мајстори
Дења зиздај го, а ноќа паѓај. . . (ЖС, XIV, вып. I-II, 182; 5 стихови со укажување дека се работи за варијанта на песната „Зидање Скадра")

3 (90) Слнце зајде, мрак по поле падна,
Во двор седит четири јотрви (ЖС, XIV, 182; 15 стихови)

4 (91) Два брата се милно милували,
От милости во еднуш се жениле. (ЖС, XIV, 182—183; 20 стихови)

5 (92) Што се белеет во онаја страна?
Иљ е бел облак, иљ бела могла? (ЖС, XIV, 183; 24 стиха)

6 (93) Вино пиет дванаесет кралеви,
Слуга им е Секула-Детенце. (ЖС, XIV, 183—184; 17 стихови)

7 (94) Велика е болна лежала,
Никому не си кажала. (ЖС, XIV, 184; 15 стихови)

8 (95) Лежал е Петро девет години,
Што искинал до девет постели. (ЖС, XIV, 184; 16 стихови)

9 (96) Заспал, задремал свети Никола
Меѓу два пота, меѓу два друма. (ЖС, XIV, 184—185; 8 стихови)

10 (97 Еј брате, брате, свети Никола,
Што си заспало меѓу два пота. (ЖС, XIV, 185; 9 стихови)

Есени

1 (98) Ох планиње, што сте огрдене? О планиње,
Шчо сте, шчо сте повеноле, шчо сте? (ЖС, XIV, 185—186; 20 стихови)

2 (99) Кога ми беше тешка скопија,
Малите деца пепел макае. (ЖС, XIV, 186; 7 стихови)

---

*) Со мали измени, песнава ја запаметила и ќерката на Теофил Ѓиноски, која што и денеска живее во Титоград („Побједа", бр. 18 од 29. IV 1962, стр. 16).

## II

### Песни свети Јовански

1 (100) Обложила се Струмка невеста,
Обложила се с младо ратајче. (ЖС, XIV, 186—187; 28 стихови)

2 (101) Зафалил се строк босилек в градина, в градина;
Што ми имат по убаво од мене, од мене? (ЖС, XIV, 187; 12 стиха)

3 (102) Радувај се домаќине,
Добри гости што ти дошле. (ЖС, XIV, 187; 10 стихови)

4 (103) Надвела се света дева Марија, Марија;
Над неја се шестокрили анѓели, анѓели. (ЖС, XIV, 187—188; 19 стиха)

5 (104) Не плашите се божји рисјани:
Сам свети Јован в куќа дошол. (ЖС, XIV, 188; 12 стиха)

## III

### Лазарски песни

1 (105) Две ми слнца сблснале
Од висока планина. (ЖС, XIV, 189; 9 стихови)

2 (106) Обложиле се, Лазаре, Дамјан јунак
С јасно слнце, Лазаре, с месечина. (ЖС, XIV, 189; 13 стиха)

3 (107) Приде, дојде, Лазаре, Лазарица. (ЖС, XIV, 189; 3 стиха)

4 (108) Мори Миро, невесто,
Нељ затвори портите. (ЖС, XIV, 189; 8 стихови)

5 (109) Мори Миро невесто, јо Лазаре, невесто,
Ни невести најдовме, ој Лазаре, најдофме. (ЖС, XIV, 190; 9 стихови)

6 (110) Што стоите, синови, што гледате?
Нељ земите, синови, лок и стрела. (ЖС, XIV, 190; 6 стихови)

7 (111) Смиљ јуначе, Лазаре, смиљ гајтанче, ој Лазаре, (ЖС, XIV, 190; 4 стиха)

*На сбршена девојка*

8 (112) Зуничица, Лазаре, у мајчица, јо Лазаре! (ЖС, XIV, 190; 5 стихови)

*На терзија (шивар)*

9 (113) Шиет, шиет, Лазаре, терзија, јо Лазаре, терзија. (ЖС, XIV, 190; 3 стиха)

*На невеста, што имат дете*

10 (114) Имаш, имаш, невесто, мошко дете. (ЖС, XIV, 191; 8 стихови)

*На момче за вршење*

11 (115) Мајка имат јунака,
Јунак ми е за вршење. (ЖС, XIV, 191; 7 стихови)

12 (116) Елен пливат по море, јо Лазаре, по море. (ЖС, XIV, 191; 7 стихови)

## IV

### Песни великденски или пролетни

1( 117) Кинисала ми, кинисала ми
Дивна Елена. (ЖС, XIV, 192—193; 85 стиха.)

2 (118) Кинисала ми, кинисала ми, дивна Елена
Кинисала ми, кинисала ми из дивна гора. (ЖС, XIV, 193; 10 стихови)

3 (119) Што си повенал, Трпко морјане,
По планината? (ЖС, XIV, 194; 26 стихови)

4 (120) Не гази цвеќе, Стале овчаре,
Токо бери го. (ЖС, XIV, 194; 20 стихови)

5 (121) Не оди в гора, црно Арапине,
Не суши гора. (ЖС, XIV, 195; 12 стиха)

6 (122) Зацвилел ми е
Млад челебија. (ЖС, XIV, 195—196; 40 стихови)

7 (123) Лелеј горо, што си повенало, лелеј горо? (ЖС, XIV, 196; 6 стих.)

8 (124) Вила Неда вито оро.
Извила го на планина. (ЖС, XIV, 196—197; 23 стиха)

9 (125) Куме ле, куме, ран бел босилек! (ЖС, XIV, 197; 5 стиха)

10 (126) Изиде-зајде, изиде-зајде
Темерут облак. (ЖС, XIV, 197—198; 24 стиха)

11 (127) Прочул се идет и Андо базирјан,
Андо базирјан и от базирјанство. (ЖС. XIV, 198; 11 стиха)

12 (128) Станала ми Марковица
Сутром рано во неделја. (ЖС, XIV, 198; 30 стихови)

13 (129) Заблејала ми овца рогуша,
Заблејала ми на врф планина. (ЖС, XIV, 199—200; 13 стиха)

14 (130) Невен викат од градина: дивојче, дивојче! (ЖС, XIV, 200; 14 стиха)

15 (131) Масо мори, црнооко,
Врти оро коде мене. (ЖС, XIV, 200; 16 стихови)

16 (132) Лелеј, Јано Малешовско,
Деј, Јано, де! (ЖС, XIV, 201; 15 стихови; Ровински песнава ја поделил на два дела, под бр. 15 и 16).

17 (133) Господе, вишен Господе! Стори ме мене престори,
Как сиво бело гулапче, далеко да си одлета. . . (ЖС, XIV, 201; 6 стихови)

18(134) Седнала Деспа крај Дунав
И со Дунава зборвеше. (ЖС, XIV, 201—202; 15 стихови)

19 (135) Седит моме само на потица, седит моме (ЖС, XIV, 202; 9 стихови).

*Ѓурѓеbденска йесна*

20 (136) Да, море, Ѓурѓе, млад Ѓурѓе,
Да кој ти рече, да доеш? (ЖС, XIV, 202; 8 стихови).

* * *

Ова е содржината на Зборникот од народни песни на Панајот Ѓиноски. Како што вели и П. А. Ровински Зборникот од народни песни на П. Ѓиноски покрај тоа што носи во себе низа варијанти од песни објавени порано, кај Јастребов пред сè, тој донесува и неколку многу убави мијачки народни песни дотогаш незапишани. За жалење е дека во издавањето на мијачките народни песни се поткрале низа разновидни грешки, така што се наложува едно критичко издание на песните од Зборникот на Панајот Ѓиноски.

Панајот Ѓиноски имал уште една несреќа со својот Зборник (пред сè со народните песни). Еднаш веќе објавен, поради едно невнимание на редакцијата на „Живаја старина”, поголемиот дел од песните што ги собрал Панајот Ѓиноски останале неупотребени за науката, за научните истражувања на македонската народна песна. Се работи за следново. Зборникот од народни песни на Панајот Ѓиноски, кога веќе не ја имал таа среќа него да го напечати самиот собирач, Панајот Ѓиноски и да му ја даде онаа форма што си ја замислувал, со сите коректности во поглед на јазикот, и во поглед на смисловноста, — тој, преку рацете на Алексо Ѓиноски и со некои негови несмасни надополнувања, дошол до рацете на Павел А. Ровински, којшто имал малку познавање од македонскиот јазик: тој бил филолог и, видовме, бил претплатник на Зборникот на браќата Миладиновци, но којшто не можел достатно правилно да ги разбере сите финеси на мијачкиот дијалект, дури на места — како што се гледа од текстот на одделни песни — тој и смислата често не можел да ја разбере; кон тоа треба да се додадат и постојаните тешкотии со печатарите и коректорите, па да се разберат слабостите во напечатениот Зборник на Панајот Ѓиноски. Незгодата на Зборникот на Панајот Ѓиноски се зголемила и со тоа што тој не бил наеднаш напечатен, во одделна книга или во едно списание, туку објавувањето негово се оддолжило цели шест години и се дало во ш е с т продолжетоци. Колку е тоа несреќно за едно издание, не е потребно да се докажува! И колку со тоа е отежнато лесното проучување на Зборникот на Панајота Ѓиноски. Но и тоа не е последна незгода со Зборникот на П. Ѓиноски. Особена незгода создала редакцијата на „Живаја старина” со тоа што пропуштила, при објавувањето на ч е т в р т и о т (потоа при објавувањето и на петтиот, и на шестиот) продолжеток на Зборникот на Ѓиноски, да им обрне внимание на читателите на порано објавените т р и дела, туку редовно редакцијата упатува само на првиот и вториот продолжеток на Зборникот, што излегле во година IX, 1899 година, на списанието „Живаја старина”, додека на третиот продолжеток не се укажува: тоа е сторено во Год. XII, XIII, XIV. Во сите случаи се прескокнува годината X на списанието каде што е објавен поголемиот дел од песните од Зборникот на П. Ѓиноски, Оваа несмасност на редакцијата на списанието лошо се одразила кај идните проучувачи на Зборникот на Панајота Ѓиноски во таа смисла што сите тие заведени со оваа дезинформација на редакцијата на списанието, и не помислувале дека меѓу годините IX и XII на списанието ЖС би можело да се наоѓа дел од Зборникот на Ѓиноски. Прв кој се повел по непот-

полната информација на редакцијата на ЖС бил земјакот на Панајота, Марко Григоров. Тој во својот труд „Критичен преглед на обнародованите материяли по малореканския (миячки) говор" (в. забелешка 7 во овој труд), на страна 463—467 го разгледува Зборникот на П. Ѓиноски во поглед на јазичната коректност негова, но не го зел во обзир оној дел од Зборникот — всушност поголемиот дел — што е објавен во год. X од ЖС. Оттука, природно, произлегуваат и непотполностите во неговите разгледувања на Зборникот на Панајот. Од оние делови на Зборникот што ги разгледувал, Марко Григоров можел да сети дека нешто недостига во Зборникот, но тој мислел дека уште претстои да се печатат материјали од Зборникот „ако г. Ровински не е издал вече всички" (Навед. дело, 467). Со тоа што М. Григоров ја прифатил непотполноста во информирањето од страна на редакцијата на ЖС, тој го помогнал идното занемарување на главниот, првиот дел од Зборникот на П. Ѓиноски, (каде се печатени лирските народни песни). Инаку М. Григоров во својот труд „Говорът на малореканците — мияците — в Дебърско, Известия на Семинара. . . II, 201—304, го користи првиот дел од Зборникот на Панајота Ѓиноски, заправо уводната партија, каде се говори за обичаите и носијата (стр. 207, 220). — И следните користења на Зборникот на П. Ѓиноски, од страна на обработувачите на мотивите во бугарската народна поезија (тука вклучена и македонската народна песна) во Известија на Семинара по славј. филологија, книга V и VI) не го зеле во обзир поголемиот дел од песни од Зборникот на Панајот Ѓиноски.

Со бројот на 136 (и ако се додадат и двете употребени во описот на обичаите) народни мијачки песни, Зборникот на Панајот Ѓиноски се претставува како еден од најбогатите зборници на мијачката песна, а Панајот — како што реков во почетокот — како прв солиден собирач на таа песна. Туку речи сето она што е највредно во мијачкиот поетски фолклор, се наоѓа застапено во Зборникот на Панајот Ѓиноски. Зафаќајќи се со оваа благородна работа, Панајот Ѓиноски не секојпат ја свршувал на начин што би можело да го задоволи барањето на науката. Иако пред себе имал неколку зборници од македонски народни песни (сигурно е дека го имал во свои раце Зборникот на браќата Миладиновци; многу веројатно е дека ги имал и Песнарките на Ѓорѓи Пулевски, а треба да се претпостави дека го имал и Зборникот на Верковиќа), Панајот Ѓиноски запишувајќи ги мијачките народни песни не се покажал достатно спретен во фолклористичката работа. Највредното во неговиот Зборник се обилието на мотиви во народното творештво и чистиот мијачки говор, (со грешки што повеќе одат на сметка на редакторот, односно на Алексо Ѓиноски). Паѓа в очи дека во Зборникот на Панајот Ѓиноски има добро и комплетно запишани народни песни, но има често и песни што се дефектни, некои и не се свршени, а на едно место од една песна направени се две (бр. 15—16 меѓу велигденските песни); не знам дали е тоа заслуга на редакторот Ровински?

* * *

Запишувајќи ги народните песни, Панајот Ѓиноски само кон некои од нив ни оставил податоци за тоа од каде се песните: под бр. 16, 18, 80 и

81 се од Лазорополе; бр. 17 е од селото Вранешница, Кичевско, а песната бр. 83 е од селото Сушица. За останатите песни од Зборникот Панајот не оставил податоци од кое место се и треба да се претпостави дека станува збор за галички песни.

Панајот Ѓиноски ни оставил многу малу податоци и за тоа од кого ги запишувал народните песни. Редакторот на Зборникот, П. А. Ровински вели дека во заоставштината на Панајот Ѓиноски, покрај записи сторени со раката на Панајота, можел да констатира и такви сторени од рацете уште на четири лица. Кои се тие запишувачи на мијачки народни песни, не е познато. Од она што стасал да запише за кажувачите, односно собирачите на народните песни, се гледа дека од татка си, учителот Крсте Ѓиноски, ги запишал песните бр. 1, 3, 29, 31, 80 (според општата нумерација на Зборникот); од еден член на фамилијата Ѓиноски, од М. К. Ѓиноска ја запишал песната под бр. 28, а од бабата Петревица Ѓиноска, која умрела во јуни 1873 година, ја запишал песната под број 30. Од Велика Тарунџија, од селото Вранешница, Кичевско, ја запишал песната под број 17, а од Ана Јованова, од селото Сушица, ја запишал песната бр. 83. Кон песната бр. 80, покрај името на татка си Крстета, ги запишал и имињата на Ѓорѓи Ѓинов Камчески и Јован Кара Асан од Лазарополе. Прекарот на Кара Асан е погрешно запишан во ЖС, како кара асни, што го исправува М. Григоров во спомнатиот свој труд (стр. 466). — Од овој преглед на кажувачите на народните мијачки песни, се гледа дека Панајот дава соопштение само за девет песни. Интересно е да се подвлече дека и во случајов поголемиот дел од кажувачите на народните песни — се жени, како што е случајот и кај Миладиновци, Верковиќ, Шапкарев.

* * *

Ј. Х. Васиљевиќ (Просветне. . . 288) во своите сеќавања за Панајота Ѓиноски вели дека Панајот го донел Зборникот од Галичник (кажувањето на Ј. Х. Васиљевиќ не се поклопува со тоа на П. А. Ровински, кој говори за несреденоста на материјалите и за записите на одделни листови), што наведува мисла дека со запишување народни мијачки песни Панајот се бавел и пред доселувањето во Врање. За ова мислење имаме и една потврда во забелешките на Панајота кон песните. Од забелешката кон песната број 30, која гласи: „Слушана од баба Петревица Ѓиноска, која умре на 1873 година јунија”, би можело да се претпостави дека односната песна е запишана пред денот кога умрела Петревица Ѓиноска. Проширувајќи го прашањето за запишувањето на народните песни, воопшто на составувањето на целиот Зборник, би укажал и на следнава година, која доста зборува за тоа кога Панајот Ѓиноски ги правел своите географско-топографски записи на овој крај на Македонија. На местото каде што говори за селото Косоврасти, Ѓиноски забележува: „Под Косоврасти на Радика има мост дрвен-косоврашки мост, ама Радика го удави есенеска (1879).” Уште една година е врзана со времето на престојот на Ѓиновци во родниот крај: 1880 година. Оваа година е запишана под песната: „Садила мома ран бел босилек” (број 3).—

— Од времето на живеењето во Врање, на една песна е означено дека е запишана во 1882 година. Тоа е песната бр. 31: Ми кинисале два брата рођени / Ми кинисале по бели друмови.

Со ова завршуваат скромните податоци што ни ги оставил Панајот Ѓиноски за времето на собирањето народните песни. Понатаму, ако би сакале да истражуваме во овој поглед, тоа би можеле да го чиниме донекаде врз база на честата употреба на карактеристичните букви од српската азбука: ј, ђ, ћ, љ, њ, џ, коишто Панајот дефинитивно ги усвоил по преселувањето во Врање, но сигурно е дека Панајот овие букви ги знаел и ги користел уште додека бил во родниот крај; таму тој слободно можел да се служи со разни српски учебници и да ги прими и спомнатите букви. Во неколку примери на текстови што се пишувани во стариот крај Панајот ги употребува спомнатите букви од српската азбука.

* * *

Во Зборникот на Панајот Ѓиноски наоѓам и еден податок, кој говори за тоа дека тој го имал во свои раце познатиот Зборник на браќата Миладиновци. Кон песната „Зајде, зајде, сльце / Зад зелена гора" (бр. 39), на крајот Панајот Ѓиноски забележил: „Оваја е песна во песните на Миладиновци 245". Станува збор за песната кај браќата Миладиновци под бр. 245: „Три се танци вијат пот Будина града".

Интересна забелешка наоѓам кон песната бр. 29: „Засвирел ми челник Пејо / Засвирел ми с писан кавал": „Оваја песна имат провлечен и жалостлив глас. Од К. П. Ѓиноски. . ." Според стилизацијата на оваа забелешка би требало да се смета како забелешка на татко му на Панајота, Крсте Ѓиноски.

* * *

Кон поедини песни се дадени и податоци за тоа по кој повод тие се испеани, односно се даваат такви сведенија од коишто се запознаваме со личностите за кои се пее во односната песна. Таков е случајот со песната: „Угур ола, море, Шабан аго" (број 26), кон која е дадена следната забелешка: „Шабан ага бил голем арамија; тој бил глава на 600 души арамии; правел зулум кон Серез. На враќање го удриле на ченгел околу 1830 г. Крсте Чавеја од с. Росоки бил со него доброволец". Во случајов би требало да станува збор за крвавата пресметка што ја имал садрезамот кај Довлеџик, Битола, 1830 година со распашаните агалари. — Со историски коментар е проследена и песната: „Кондисал Ајрадин-паша, аман, аман!" (Бр. 87)). „Ајрадин-паша, се вели во коментарот кон песнава, поминал спроти Галичник на 1844 на 25 септ. и спал една вечер во Куцулова ливада; утринта бил празник св. Јован Богослов (26 септ.)". Интересно е да се подвлече непоклопувањето на овој коментар на Панајот Ѓиноски со она што за истиов настан го кажува Ѓорѓи Пулевски во ракописната „Славјано-македонска општа историја", каде овој настан го датира со 22 септември 1845 година![38a]).

---

[38a] Х. Поленаковиќ, Страници од македонската книжевност, 1952,13.

* * *

Во Зборникот на Панајот Ѓиноски има и некои забелешки за тоа дека некои негови материјали како да се печатени некаде порано. Така кон песната „Ми кинисале два брата роѓени. . ." (Бр. 31) има забелешка: „Дервенски глас. Записана од татка 1882 година". Дали станува збор за некој весник каде била напечатена песнава? — Секако е збор за весникот „Македонски глас" на Д. Ризов, во којшто била објавена веста за тоа дека биле убиени некои Руси во Струмичко, па во дополнение — сочувано во материјалите на П. Ѓиноски во одделот со заглавие „Дописи" — Ѓиноски вели: „Ми е жал, зашчо или ја су погрешил или вие (редатор на газетата Македонски глас) сте погрешиле за убиени Руси продавачи на руски картини во Струмичко, сте објавиле да се од Полтавска губернија, а тие не се од таја, токо се од Тулска губернија". Треба да се претпостави дека станува збор за исправка што Ѓиноски ја испратил на редакторот на „Македонски глас". Каква вест од П. Ѓиноски е напечатена во весникот „Македонски глас" не сум можел да утврдам, бидејќи тој весник ми останал недостапен, иако знам дека тој весник излегувал во 1886 година.

Откако бил напечатен во „Живаја старина", Зборникот на Панајот Ѓиноски, како што се виде, во извесни партии е користен за научни проучувања. Некои материјали од него ги препечатиле Ј. Х. Васиљевиќ[39]) и А. Белиќ[40]).

4

Пред да се зафати со собирање речнички материјали со намера да состави речник на мијачкиот дијалект, со којшто на научниот свет и воопшто на јавноста би ѝ дал можност да се запознае со еден автентичен речник на мијачкиот говор, Панајот Ѓиноски имал можност да ги чита двата речника на Ѓорѓи Пулевски[41]). Речниците на Пулевски треба да го предизвикале Панајота — според пишувањето на Ј. Х. Васиљевиќ, којшто тврди дека Панајот во поглед на автентичноста на материјалите во речниците на Пулевски водел долги дискусии со некои македонски емигранти во Врање меѓу кои по име го споменува Баџовиќ (Деспот, автор на расправата: „Којој словенској грани припадају Словени у Горњој Албанији и Македонији"[42]) — тој да се зафати со подготвување Речник на мијачкиот јазик[43]), и тоа полни десет години подоцна откако Пулевски бил готов со

---

[39]) Ј. Х. Васиљевић, Просветне. . ., 287—289.

[40]) А. Белић, Галички дијалекат, 229—237.

[41]) Речниците на Ѓорѓи Пулевски се: 1. Речник от четири јазика I. Српско-албански, II Арбански-арнаутски, III Турски, IV Грчки. Скроена и написана от Ђорђа М. Пулѣвски, архитекта у Галичник, окружје дибранско 1872 година. I част, Београд, 1873; — 2. Речник од три језика. Македонски, арбански и турски. Књига II. На писао Ђорђе М. Пуљевски, Мијак гаљички, Београд 1875.

[42]) Д-р Климент Џамбазовски, Културно-општествените врски на Македонците со Србија во текот на XIX век, Скопје, 1960, 141 — насловот на расправата на Д. Баџевиќ ја дава во македонски превод; нешто подоцна, во 1885 година, Д. Баџевиќ напечати уште еден труд: „Искрена реч Србо-Македонцима".

[43]) Ј. Х. Васиљевић, Просветне. . ., 288 забелешка.

ракописот од првиот свој речник, т. е. во 1882 година, за време на престојот во Врање. Својот говор Панајот Ѓиноски го наречува „мијачки јозик" и со него „зборвет и турци и рисјани во Мала Река"[44]), така што тој својот речник можел да го нарече: „*Мијачки речник, написао Панајот К. Ђиновски од Галичник (од Дебарски округ) по нашем мијачком говору*, 1882 *године*"[45]). Овој наслов го спомна прв А. Белиќ во монографијата „Галички дијалекат", иако пред А. Белиќа, како што се виде, го споменува Ј. Х. Васиљевиќ во Просветне. . . 288: „Поред Зборника имао је Панта и свој Р е ч н и к. И то је била дебела књига, коју је био он написао. Стално је попуњавао тај свој Речник". На Ј. Х. Васиљевиќ му било познато, како што се рече понапред, дека Панајот сакал со својот Речник „да докаже да познати Речник Ђ. Пуљевског није тачан по мијачком".

Интересно е да се спомене во врска со Речникот на Панајот Ѓиноски, дека за него ништо не говори П. А. Ровински во предговорот, односно во редакциските забелешки објавени пред Зборникот на Панајот Ѓиноски. Дали Алексо Ѓиноски, кога му ги предавал материјалите од заоставштината на Панајот, не му го дал и Речникот? — Прегледувајќи еден дел од заоставштината на Риста Огњановиќ, Мијак и автор на неколку написи за Галичник и собирач на мијачки народни умотворби и други материјали, вистински следбеник на Панајота Ѓиноски, човек којшто пишувал на српскохрватски јазик, но во чија заоставштина има материјали најповеќе напишани на мијачки говор, (работи што би требало да претставуваат корисен материјал за историјата на македонскиот јазик) најдов еден податок за тоа: дека Речникот на Панајот Ѓиноски Риста Огњановиќ го открил кај внукот на Панајота, Драгиша Ѓиноски во Подгорица. Од Подгорица Речникот на Панајота дошол до проф. А. Белиќ којшто во својата монографија „Галички дијалекат" многу обилно го користел, давајќи ја и оваа оценка на Речникот на П. Ѓиновски: „Речник Ђиновскога врло је драгоцен, јер нам даје на једном месту сабран материјал једног македонског говора. Он наравно, није потпун; али у њему, са стране састављачеве, није ништа нарочито пропуштено, тако да он као речничка целина извесне врсте претставља несумњив интерес"[46]). Инаку, на неколку места во својата монографија А. Белиќ навести дека Речникот на Панајот Ѓиноски ќе го публицира одделно, но до тоа, на жалост, не дојде.

Собирајќи подолго време материјали за една студија за Панајота Ѓиноски, со писмо побарав од проф. А. Белиќ известие за судбината на Речникот на П. Ѓиноски и за тоа има ли надеж еднаш да биде напечатен. На моето прашање проф. А. Белиќ ми одговори со писмо, дека во текот на Втората светска војна Речникот на Панајот Ѓиноски бил загубен, но дека целиот Речник, на фиши, го препишал порано спомнатиот Риста

---

[44]) ЖС, год. IX, вып. II, 243.

[45]) А. Белић, Спом. дело, 76, забелешка.

[46]) А. Белић, Спом. дело, 74.

Огњановиќ и дека станувало збор за околу 7601 фиши[47]). Моите обиди чинети во Архивата на Српската академија на науките и уметноста во Белград да го најдам Речникот на Панајот Ѓиноски, останаа без резултат.

Во монографијата „Галички дијалекат" А. Белиќ искористил околу 300 зборови од Речникот на Панајот Ѓиноски и уште други зборови од другите материјали што се објавени во ЖС.

Од примерите што од Речникот на Панајот Ѓиноски ги искористил А. Белиќ во својата монографија, може да се види дека станува збор за еден прилично потполн речник на еден македонски говор. Покрај тоа, од забелешките на А. Белиќа чинети кон поедини зборови од Речникот на П. Ѓиноски се гледа дека Ѓиноски во својот Речник внесувал и одделни зборови и од други македонски говори[48]). Споредувајќи го Речникот на Панајот Ѓиноски со речниците на Ѓ. Пулевски, А. Белиќ констатира дека „Ђиновски не даје као Пуљевски целу систему. Он у неким случајевима (пред *а*, *у*, и испред сугласника) обележава полумеко *л* знаком *љ*, *и*, врло ретко, *љ* знаком *лј*"[49]). — Понатаму, правејќи забелешка на лексичкиот материјал од Речникот на П. Ѓиноски, А. Белиќ забележува дека „Ђ. речник наводи В е л и к д е њ — свакако погрешно", за да го констатира и фактот дека „Ђ. уз глагол увек ставља и глаголску именицу на — њ е. Ако је глагол перфективан — он гради од њега имперфективну основу, да би образовао ове именице"[50]). Покрај ова, на А. Белиќ му паднала в око и следнава особеност во работата на Панајот Ѓиноски: „Интересантно је да и Ђиновски у своме речнику наводи и имперфектне од перфективних глагола, али у загради ставља да се употребљавају уз „да" и „ако", тако да је јасно да је имао на уму потенцијално значење ових имперфеката"[51]).

5

Во спомнатиот напис на Томо Смиљаниќ—Брадина за П. Ѓиноски се истакнува фактот дека „у Галичнику код Трпка Ђиновског чува се један календар, који је, како су ми причали, Панајот усавршавао и стално се њиме занимао"[52]). Овој к а л е н д а р, што го препишал Панајот Ѓиноски, денеска се чува кај потомците на Панајота (Евгенија Ѓиновска, Скопје, 1962 и фотокопии во Државниот архив на НР Македонија; Рег.

---

[47]) Писмото од прф. А. Белић гласи: „Претседник Српске академије наука, Београд, 3. III. 1955. Драги Господине, Нисам Вам досада могао одговорити због болести. Ми имамо препис целог рукописног речника Ђиноског у Архиви Академије наука (у листићима); међутим сам оригинал речника за време рата негде је загубљен или затурен. Препис на листићима извршио је Риста Огњановић у своје време. Све податке о речнику можете добити од архивара г. Др. Д. Пантелића. — С особитим поштовањем. *А. Белић.*

[48]) А. Белић, Спомн. дело, 88 има зборови: „на пр. гобав, гобрав", које мени из овог говора није познато".

[49]) А. Белић, Спомн. дело, 104.

[50]) А. Белић, Спомн. дело, 50.

[51]) А. Белић, Спомн. дело, 51.

[52]) Томо Смиљанић—Брадина, Панајот. . ., 18.

300/111 т.). Календарот е ракописен, 10,5 X 8см. големина, подврзан во кожа, со метално копче, има 100 страни од кои еден дел се пагинирани, а има извесен дел и непагинирани, така што наизменично се менуваат едните со другите. На ракописот има записи: 1. на внатрешната страна од предната корица: Трпково Јованов Гиноски изъ Галичникъ; 2. на страна 1а: 1870 година преписатель Панаіотъ Крстевъ Ђиноски из Галичник; 3. на стр. 56: „Панаіотъ Крстевъ Ђиноскиъ изъ Галичикъ 1870 год. Октоврія (Факсимил).




Факсимил бр. 2
Потпис на Панајот Ѓиноски

На страните 81—86 Панајот во својот календар дава примери како се изнајдуваат круговите на сонцето односно месецот за која било година што го интересира читателот на календарот. Со оглед на тоа дека станува збор за примена на народниот говор и во овој текст, го давам овдека описот на постапката како се изнајдуваат круговите:

Лунный кругъ

Начало-то на Лунный кругъ-в Пасхалія-та се клават годината на сотворение-то міра. И таке за да найдешъ, кругъ лунны, на коя година отъ Рождество Христово сакашъ, требетъ да прикладешъ къ ней 5508, то естъ годины-те, поминати отъ сотвореніе-то на міра до Рождество Христово. А по това сума-та да я разделишъ на 19; делено-то ћа покажуватъ число-то на поминаты-те крузи, а остатокъ-т година-та на теку-

щ-й кругъ; А ако ли дѣленіе-то быдетъ безъ остатокъ, то дѣлитель-тъ (19) ћа означитъ година-та на текущій кругъ.

Примѣръ. Сакашъ да найдешъ кругъ луны за 1872 година.



Факсимил бр. 3
Една страница од календарот на Панајот Ѓиноски

| | | |
|---|---|---|
| | Къ | 1872 година |
| | приклай | 5508 |
| Сумата дели я на | | 19 7380 388 |
| | | 57 |
| | | 168 |
| | | 152 |
| | | 160 |
| | | 152 |
| Остатокъ | | 8 |

И таке, овя остатокъ покажуватъ, ћи на 1872 година кругъ луны е 8.

А основаніе 1.

Солнечный кругъ

Начало-то на Солнечный кругъ

в Пасхаліа-та се клават година-та на сотвореніе-то міра (свѣта). И такъ, за да найдешъ година-та на Солнечный кругъ, която соотвѣстуватъ на оная която сакашъ от Рождество Христова година, требетъ къ ней да приложишъ 5508, то есть годины-те, които поминале отъ сотвореніето на міра до Рождество Христово. После сума-та да я делишъ на 28; делено-то ћа покажетъ брой-тъ на поминати-те Солнечны круговы, а остатокъ-тъ година-та на текущій кругъ. Но ако деленіе-то быдетъ без остатокъ, тога делитель-тъ 28 ћа быдетъ искано-то число.

Примѣр. Сакашъ да найдешъ кругътъ сонченый за 1872 год.

| | | |
|---|---|---|
| Къ | 1872 година | |
| приклай | 5508 | |
| дели я на 28 | 7380 | 263 (дено-та) |
| | 56 | |
| | 178 | |
| | 168 | |
| | 100 | |
| | 84 | |
| остатокъ | 16 | |

Овя остатокъ покажуват, ћи на 1872 година круг Солнечный е 16; слѣдователно, вруцѣ лѣто S''

На страна 70:

„За да найдешъ седмичный-тъ день, който соотвѣтствуватъ на какое либо число, требетъ да прикладешъ к нему число-то на Рожд. Хр. цело-то и число-то дополнително на неговый-тъ месецъ, после сумма-та да я делишъ на 7: остаток-ът ћа означаватъ седмичный-тъ день на искано-то число, именно 1 — Понеделникъ, 2 — Вторникъ, 3 — Среда, 4 — Четвертокъ, 5 — Петокъ, 6 — Сабота; Но ако ли немат остатокъ, тога делитель-тъ 7 ћа означаватъ Неделя.

Примѣр. Сакашъ да опредѣлишъ в кой седмичный день иматъ да быдетъ Праздникъ-тъ на Рождество Христово, или 25 Декемвры во 1872 година.

| | | |
|---|---|---|
| Число месѣца Декемвр. | 25 | |
| Вруцѣ лето | 6 | |
| Число дополнител. | 5 | |
| Сума-та дели 7 | 36 | 5 |

Въ Понеделникъ"

На страниците каде го дава начинот како се наоѓаат сончевиот и месечевиот круг, давајќи ја табелата, во кругот Панајот нацртал вкусно изработен печат со иницијалите *ПКГ* и со круна над буквите (факсимил бр. 4). — Од текстот на календарот што е овдека донесен се гледа дека календарот на Панајот Ѓиноски претставува препис од некој руски ка-


Мѣсяцословъ

Мѣсяцъ Мартъ

Факсимил бр. 4
Една страница од календарот на П. Ѓиноски

лендар или календар напишан на српски, односно бугарски јазик но во којшто се осеќаат силни упливи од рускиот јазик. Тоа се гледа и по јазичките елементи и по правописот. Карактеристично е да се спомене дека Панајот и во овој случај го употребува Ђ од српската азбука во своето презиме и ћ (Ћа), така што забелешките на Љ. Милетич, М. Григоров и други дека овие букви—и некои други карактеристични за српската азбука — ги примил Панајот по преселувањето во Врање, отпаѓаат.

6

Врзан долги години за постелата, а подоцна сакат и тешко подвижен, Панајот Ѓиноски имал време да запишува народни песни, да ги

опишува народните обичаи и да препишува разни книги. Во Библиотеката на Катедрата за историја на книжевностите на народните на ФНРЈ при Филозофскиот факултет во Скопје се наоѓа и еден руски „Мал требник" (без насловна страна (Инв. бр. 1540) што му припаѓал на Панајот Ѓиноски. Пред печатениот текст Панајот Ѓиноски вметнал 5 листови, од кои првиот го залепил на внатрешната страна од предната корица, а останатите се подврзани со целата книга. На листот 1 б, горе, Панајот Ѓиноски лексикографски бележи: дямантъ, Діаментъ, Алмазъ— сите три имена едно се елмѝзъ". По овој текст, во продолжение, и на листот 2аб, Ѓиноски донесува текст од Дим. Ростовски со следнава забелешка: „преписано отъ 2 — й части сочинений стаго Димѝтрія, митрополита Ростовскагѡ 1871 год. октоврія 9-и Панаіотъ К. Ђиноски". — На листот 3а даден е евангелски текст преведен на турски јазик со кирилска азбука (го објавувам на друго место), но како да не е пишуван со раката на Панајот Ѓиноски. На листот 3б дава препис на руски текст, за кој се вели дека е „препишано ѿ второй части сочиненій стаго Димѝтрія Митрополѝта Ростовскагѡ, листъ 355". До крајот на овој лист и на следните два листа, Панајот Ѓиноски го препишал односниот текст од Библијата. Во книгата оштетениот „Н" тетрад го надополнил Панајот Ѓиноски со 4 вметнати листа, при што објаснувањата ги напишал со црвено мастило. При крајот на оваа книга, на местото каде се „Пасхалія Зрѧчаѧ" Панајот исполнил една страна, што ја нема во печатениот текст[53]).

7

Томо Смиљаниќ—Брадина известува за тоа дека „спомиње се и једна књига Семејство и нека велика књига за коју не знају шта је садржала[54]"). За тоа каде се наоѓале овие две книги, во времето кога Смиљаниќ пишувал за Панајота Ѓиноски, Смиљаниќ ништо не знае.

Додека за првата книга, „Семејство", не можам ни јас ништо поодредено да кажам, ми се чини дека онаа „велика књига", што ја споменува Смиљаниќ, успеав да ја најдам.

Во моите истражувања на животниот пат и на дејноста на Панајот К. Ѓиноски имав пријатно задоволство да се запознам, преку писма и лично, со повеќе членови од разгранетата фамилија на Ѓиноски што живеат во Скопје, Белград, Крушевац, Титоград, Загреб и од нив да добијам доста податоци за фамилијата на Ѓиноски воопшто, и да се запознам со дел од заоставштината на Панајот К. Ѓиноски, што ја чуваат со голема почит внуките на Панајот К. Ѓиноски, другарките Надежда и Радмила Ѓиновски, кои сега живеат во Белград. Меѓу останатото, во заоставштината на Панајот Ѓиноски (и на брака му Василие и Алекса) ја најдов фотографијата на Панајота К. Ѓиноски, што досега никаде не била објавена, потоа отисок од многу вкусно изработениот печат на Панајота

---

[53]) Во библиотеката на Катедрата за историја на книжевностите на народите на ФНРЈ, Инв. бр. 1540.

[54]) Томо Смиљанић—Брадина, Панајот. . ., 18.

Ѓиноски, што го удирал на своите книги, (да се видат сл. бр. 1 и 5), како и низа ситни географски, етнографски и граматички забелешки, што ги правел Панајот во текот на времето (сочувани се и : распоред на предметите за II, III и IV клас на нижата гимназија во Врање за 1883/84 школска година; граматички вежби на српски јазик и др.). За некои од овие забелешки на Панајота Ѓиноски — за неговиот обид да состави македонска граматика пишувам на друго место одделно, а овдека давам општ опис на неговата заоставштина, пред сè на книгите од неговата библиотека.

Доколку станува збор за онаа ,,велика књига", што ја споменува Смиљаниќ во својот напис за Панајота К. Ѓиноски, сега можам да дадам најзин подетален опис. Се работи за еден обемен ракописен зборник од богослужбени текстови (толкувања на Христовите ,,притчи" и на ,,чудесата Христови", потоа за евангелски текстови во толкувањето на охридскиот архиепископ Теофилакт и др.), препис сторен од руски печатени дела од 18 век, во текот на 1873 година, во Галичник. Ракописот зафаќа повеќе од 1200 страни голема осмина. Зборникот нема заглавие. На првата страна, непагинирана, се наоѓа забелешка сторена со црвено мастило: ,,Из књига Панајота К. Ђиновског", Број 14, Мл. В. Ђиновски". Забелешката је сторил Милан, син на Василија, а внук од брат на Панајот, којшто умрел како ученик (според соопштението на другарката Надежда Ѓиновска). Вакви забелешки сторил Милан В. Ѓиновски и на останатите книги заостанати од Панајота Ѓиноски. Благодарејќи на означувањето бројот на секоја книга, се гледа дека во часот на правењето на овие забелешки кај наследниците на П. Ѓиноски имало повеќе книги од библиотеката на Панајота отколку што се денеска сочувани. Најголемиот број означен на една книга од библиотеката на Панајота е бројот 14, додека бројот 1 е почетниот број. Како ќе се види понатаму, денеска се познати само пет книги од заоставштината на Панајот, додека за останатите — најмалу — девет книги не се знае што станало со нив.

Покрај забелешката што ја направил М. В. Ѓиновски, на листот 2 а, со молив е назначено дека е ,,Писац Панајот К. Ђиновски". На крајот на првиот дел од зборникот, каде завршува ,,толкова̀ніе-то на прѝтчи-те Христовы", стр. 163, Панајот се потпишал, го забележил денот и годината на препишувањето и го удрил својот печат. Записот на Панајота гласи: ,,Преписатель Панаіотъ Крстићъ Ђиноски одъ Галичникъ изъ Дибрской нахіи. Галичникъ, 13 октоврія, 1873 год." — и печатот. (в. факсимил). Истиов потпис — запис е сторен и на стр. 712. — Треба да се истакне фактот дека во овој ракопис на Панајот, препишувачот наместа (во давањето содржината и во контекстот) се служи со мајчиниот јазик, како што е случај со првото заглавие и со насловот на вториот дел од зборникот: ,,ѿ главле́ніе на толкованіе-то на чудесата Христовы". Мајчиниот јазик го употребил Панајот и на страна 194, во забелешката а) кон следниов текст: ,,тогѡ́ ради́ пре́жде много врéмене явыся ймъ й ѕвѣзда (а), 'яко. . .": а) Ѕвѣ́здата се явила пред' Рождество Хртово де́веть ме́сецы, тоесть, въ са́мый день Благовещеніа. . ." — И заглавието

— 163 —

[illegible] что давшему ти, аще и не Павелъ и Пе-
тръ, ты тоже съ Петромъ и Павломъ взялъ и
оны [illegible] и ты [illegible]. Той же не подвигь
слово на дѣланіе добру. и видимъ Бга, того
ради и недостойни обрѣтаеми даровъ, обна-
жаемся ихъ. Враги же Моя рече не хотѣвшыя
Мнѣ да быхъ былъ надъ ними Црь, приведите
сѣмо и исколите. Жиды, рече, яже въ погубу
предадо, во огнь кромѣшній посылая ихъ. по-
[illegible] окаянніи аще и въ мірѣ семъ изсѣчени
быша от Римскихъ вой, соблюда-
еми и тамо на заколеніе.

Преписатель
Панайотъ Крстевъ Гиноски
одъ Галичникъ, изъ Дибренскія нахіи
Галичникъ, 13 Октоврія, 1873 год.

Факсимил бр. 5
Страна 163 од преписот на зборникот од толкувања на новиот завет со потписот и печатот на Панајот К. Ѓиноски

на страна 195 е дадено на македонски: „Поклоненіе-то на волвы-те (Поклоненіе волхвѡвъ), како што е случај и со заглавието на страна 286: Хр҃тосъ исцѣлѧетъ слꙋгата на сѹтникъ-отъ. Останатите заглавија и целиот текст се дадени на руско-црквено-словенски јазик[55]).

Со бројот 13 е означен ракописот — препис на Граматика словенскогъ езика од Сава Сретеновић, Београд, 1859[3]). На внатрешната страна од првиот непагиниран лист има запис сторен со раката на Панајота Ѓиноски: „Препишана на 1872 година. П. К. Ђиновски.“ Како и останатите ракописни книги на Панајота и овој се одликува со убавиот, читок ракопис на Панајота. (Интересантно е да се спомене фактот дека еден егземплар од оваа Граматика на Сава Сретеновиќ е најден во Велес, со запишани имиња на управникот на Трговското училиште во Велес Јован Нешковиќ и власникот на книгата Лазар Арсович Цеков. Станува збор за второ издание на книгата, Београд, 1856. Книгата е безразложно и непотполно опишана како книга од библиотеката на Цинот — Годишен зборник на Филозофскиот факултет во Скопје, кн. II, 60; потполн опис во Годишен зборник на Филозофскиот факултет во Скопје, кн. IV-6, 17).

Со бројот 4 е означен преписот на книгата: „По најновијој методи Теорија Јована Антонијевића, комесара министар. ун. дела М. Р. Павловића“. Ракописот е подврзан и на внатрешната страна од задната корица има два записа, сторени со раката на Панајот Ѓиноски, а се однесуваат на П. П. Његош: 1) Црногорски владика Раде или Петар II Петровић Нѣгош. Владика црногорски, бил прогласен за господара Црногорског на 19 октобри 1830 година; а умрел на 19 октобри 1851 година: 2) Петар П. Нѣгош. Владика Црногорски се родил 1 ноембра 1811 године у месту Нѣгушима. Татко му е Томо Марков, а майка Ивана, и при крщчавање-то му дале име Раде“. Разбирлив е интересот што за Његоша го покажувал Панајот (и идните Црногорци — Ѓиноски). При тоа интересантно е да се укаже на фактот дека Панајот се држи за 1811 година како година на раѓањето на Његош, што е денеска напуштена во полза на 1813 година.

Со бројот 1 е означена руската „Священная исторія Ветхаго завѣта“ од прот. Михаил Богославски, Санкт-Петербургъ, 1861[2]), 8, 528; подврзана. На книгата Панајот сторил неколку записи: а) на насловната страна го удрил својот печат; б) на страна I од содржината: „Овая свещена история су я купил за 25 гроша од Яковица Аврамоска П. К. Ђиновски“; в) на страна VI од содржината: „Изъ

[55]) Според соопштението на љубезните сестри Надежда и Радмила Ѓиновски, овој ракопис — препис е во рацете на нивната фамилија од 1880 година. Ја користам на ова место приликата и на овој начин, најтопло да им се заблагодарам на сестрите Ѓиновски на готовноста да ми ги стават на расположение за проучување сите материјали од заоставштината на Панајота и на другите Ѓиноски, како и за многу корисните соопштенија за црногорскиот дел од родот на Ѓиноски.

книгъ Панаіота Кръстевића Ђиноскаго (изъ Галичникъ), 1869 год. Panajot Krstiћ. Неповезана су якупил 25 грошеви"; г) на страна 102, долу: „Подписана собственною моею рукою Панаіотъ К. — Панаіотъ, Теофилъ, Василия и Александрій, сыны Крстевићи"; д) на стрна 286: „Изъ книгъ Панаіота Гиноскаго (изъ село Галичник); ѓ) на страна 421 се повторува записот од страна 286.

Со бројот 11 е означена печатената Ариметика, составленна Н. Т. Щегловымъ, Санкт-Петербургъ, 1860[10]). Има печат на Панајот К. Ѓиноски.

Кај сестрите Ѓиновски, покрај книги од заоставштината на Панајот Ѓиноски, се наоѓаат и некои од заоставштината на дедо им Василија Ѓиноски, многуплодниот зограф: 1) еден егкземплар од првото издание на „Стематографија" од Христофор Жефаровић, 1741, со еден запис од 1747 година сторен со раката на патријархот Шакабента[56]); 2) еден егзем плар од „Вышній покровъ надъ Аѳономъ или Сказанія о святыхъ, чудотворныхъ, Во Аѳонѣ прославившихся, иконахъ Божіей Матери и другихъ святыхъ, Въ Цариградѣ, Типографія Ц. вѣстника и содружіе, 1861[2])" — На внатрешната страна на насловниот лист има запис: „Подарявится овая книга Василкове Крстевъ 1870 іωнія 15-й. Нишавскій Парѳенія". Како се гледа од записот-посветата, таа е сторена со раката на познатиот наш преродбеник Партенија Зографски, соплеменикот на Василија Ѓиноски, и таа достатно говори за блиските врски меѓу овие двајца знаменити Мијаци.

Кај сестрите Ѓиновски, покрај разгледаните материјали, се наоѓаат и некои ракописни (преписи) учебници на Алексо Ѓиноски, односно на други членови на фамилијата Ѓиноски. Покрај фотографијата на Панајота, сестрите Ѓиновски ги поседуваат и фотографиите на Василија, на Алексо и на други членови на фамилијата Ѓиноски. Фирмата на А. Ѓиноски е дадена на српски и на германски јазик: „Фотограф Александар К. Ђиновски од Галичник. У Врањи (Србија) 1883. На фирмата е втиснат и печат во кој, во лигатура, се застапени првите букви од имињата на четворицата синови на Крсте Ѓиноски.

8

Јован Хаџи Васиљевиќ пишува дека Панајот повеѕден препишувал многу работи и дека сите преписи му биле многу читливи и убави. Од сочуваните ракописи се гледа дека Панајот навистина со големо внимание ги правел преписите и воопшто забелешките. Кажувањата на П. Ровински дека заоставштината на Панајота ја добил во голем број одделни ли-

---

[56]) Ѓина Челебиќ, во написот за Васила Ѓиноски („Побједа", Титоград број 18 од 29. IV. 1962 год.) знае дека „овој уметник, изгледа, според некои написи од стариот печат, ја препишал и „Стематографија" на Христофор Жефаровиќ". Во заоставштината на Ѓиноски не постои таков ракопис — препис. По сѐ изгледа дека некому, којшто го видел првото издание на „Стематографија", му се сторило дека има работа со ракописна книга. Како се знае Жефаровиќевата „Стематографија" со типот на буквите доста личи на ракописна книга.

стови, се потврдуваат и во случајов со овој дел од заоставштината на Панајота, што се наоѓа кај сестрите Ѓиновски. Упорното раскажување кај Мијаците за големиот број ракописи и книги останати од Панајота, си имаат свое оправдание, како што можеше да се види и од оној мал дел од заоставштината на зографот, етнографот, фолклористот, лексикографот и граматичарот мијачки Пањајот К. Ѓиноски.*

*H. Polenaković*

## PANAJOT K. DJINOSKI

### zographe, etnographe, folkloriste et lexicographe

(1841-1886)

Dans l'étude précédente, l'auteur étudie la vie et l'activité de Panajot K. Djinoski, zographe, ethnographe, folkloriste et lexicographe macédonien resté jusqu'ici insuffisamment connu.

Panajot K. Djinoski s'était adonné d'abord à l'art des zographes. Plus tard il a fait une description des moeurs populaires des Mijaks (Macédoine de l'Ouest), puis il a recueilli des chants populaires des Mijaks et composé un dictionnaire du parler des Mijaks.

Dans cette étude on relate aussi des matériaux nouveaux trouvés dans les archives qui sont d'une importance considérable pour la connaissance de la vie et de l'activité littéraire de Panajot K. Djinoski.

* Откако беше напечатен овој труд, во Српската академија на науките и уметноста го најдов Речникот на П. Ѓиноски во преписот на Р. Огњановиќ. Овој Речник наскоро ќе го објавам одделно.

*Б. Марков*

## ИЗРАЗУВАЊЕТО НА ПОИМИТЕ VELLE И QUAERERE[1])

Познато е дека поимите с а к а (velle) и б а р а (quaerere) во старословенскиот јазик обично се изразувале со глаголите *хотѣти* (*хътѣти*) и *искати.* Во современите словенски јазици при изразувањето на овие поими се забележуваат следниве особености:

а) ч у в а њ е н а г л а г о л и т е *хотѣти* и *искати* (што е веројатно првобитно при изразувањето на овие поими) — г л а в н о в о р у с к и о т и с л о в е н е ч к и о т ј а з и к;

б) г у б е њ е н а *хотѣти* (*хътѣти*) и н е г о в о т о з а м е н у в а њ е с о г л а г о л о т *иска* — в о б у г а р с к и о т, и л и со *сака* — во м а к е д о н с к и о т ј а з и к;

в) з а м е н у в а њ е н а *искати* с о д р у г г л а г о л: мак. *бара*, буг, *търся*, во српскохрватскиот јазик обично со *тражити* (макар што не е наполно изгубен и стариот глагол *искати*), во чешкиот со *hledati, usilovati, dománhati se,* во словачкиот со *hľadať* и др., во глуж. со *pytać*, во полскиот со *szukać*, во белорускиот со *шукаць*, во украинскиот со *шукати*, *домагатися*; или п о т и с н у в а њ е н а п р в о б и т н о т о з н а ч е њ е на *искати* (quaerere) со значењето velle — во бугарскиот и македонскиот јазик, при што во последниов *иска* е заменет со глаголот *сака*.

Од изложеното се гледа дека првобитната состојба при изразувањето на поимите velle и quaerere е запазена главно во рускиот и словенечкиот јазик, додека останатите современи словенски јазици, општо земено, претрпеле извесни промени во таа смисла што во едни е изгубен глаголот *хотѣти*, а во другите глаголот *искати* или неговото првобитно значење (quaerere). Треба да се одбележи, меѓутоа, дека глаголот *искати* во приведените јазици обично оставил, повеќе или помалку, траги во народните говори (во извесни изрази и обрати). Во однос на старословенскиот и прасловенскиот јазик при изразувањето на овие поими најмногу промени секако претрпел современиот македонски јазик. Ова нешто, како и ред други специфичности и особености во изразувањето на овие поими во македонскиот јазик и особено во неговите народни

---

[1]) Со глаголите velle и quaerere тука се обележени значењата с а к а м и б а р а м.

говори, веќе сами по себе се такви што го свртуваат на себе вниманието и бараат да бидат поподробно разгледани.

Глаголот *хошѣти* (*хъшѣти*), како што забележивме, во современите словенски јазици, со одземка на македонскиот и бугарскиот јазик[2]), е добро запазен (сп. схрв. *хтети, хоћу*, слов. *hteti, hočem*, чеш. *chtíti, chci*, сл. *chcieť*, глуж. *chcyć*, пол. *chcieć*, брус. *хацець*, укр. *хотіти*, рус. *хотеть*). Во македонскиот и бугарскиот јазик овој глагол е запазен во парт. *ќе*, односно буг. *ще, щеш*. . ., кој претставува неполна форма за 3 л. сегашно време (prezent). Оваа форма добиена е од **хъшє*, односно буг. **хъщє*, и денес со неа и формите на сегашно време на даден глагол се образува идно време (futurum)[3]). Освен во *ќе*, неполните форми на овој глагол се запазени и во одречната форма на сегашно време: *нејќам* (дијал. *нејќум, неќу*), *нејќеш, нејќе, нејќеме, нејќеше, нејќаш*; буг. (*не*) *ща*, (*не*) *щеш*. . . Ист случај претставуваат и схрв. форми *нећу, нећеш*. . ., додека словенечките форми *nočem, - š*, . . . се добиени од *ne hočem*, т. е. од полната форма по пат на губење на *х* и контракција.

Функцијата на глаголот *хъшѣти* (*хошѣти*) во современиот македонски јазик, како што одбележивме, обично ја има глаголот *сака*, кој со ова значење е застапен главно во македонскиот јазик и во еден дел од бугарските говори. Имајќи ваков карактер, тој бил предмет на разгледување и искажување од ред познати слависти. Најново такво разгледување дава проф. Мирчев во својот труд „Западнобългарско *сакам* „volo“[4]), каде проблемот се толкува доста исцрпно и на современ начин. Така, сосем оправдано се одбележува дека и *сакам* и *искам* се јавуваат „заместници“ на стариот глагол *хошѣти*, кој, навистина во нееднакви размери, се пази и на исток и на запад. За разлика од *искам*, кој е наполно јасен откај потеклото. . . „западнобългарско с а к а м в значение на volo стои усамотено в общославянската лексика, без никакви по-точни паралели в който и да било славянски език“ (стр. 71).

Потоа проф. Мирчев се задржува на толкувањата за овој глагол и одбележува дека прво такво толкување дал уште Шафарик во „Slovanské starožitnosti“, каде го сврзува со гот. sōkjan „търся, искам, желая“. Миклошич, меѓутоа, во Етимолошкиот речник под коренот *saka-*, покрај *сакам*, го приведува и хрв. *sakati* ‘quaerere’, *razsakati*, рус. *сакать* за переговаривать, дијал. говорить, *сакатать* ‘болтать’ и ром. *sokoti* ‘мисли’, со што готското потекло на овој глагол било отфрлено.

Специјална статија за овој глагол напишал проф. Младенов, кој го сврзува со стсл. *сокъ* ‘accusator’, *сочити* ‘indicare’, што се застапени во некои од современите словенски јазици. Во „*сакати*“ според него имаме највисок степен од иевр. корен sequ̯-, кој лежи во основата на *сокъ, сочити*, лит. sakýti, лат. insectiniones. Во поглед на развитокот

[2]) Во последниов сепак има нешто посамостојна и воопшто поширока употреба. Од македонските говори го знаат главно оние на Бобоштица и Дреново (*ша,-иш*...) и солунските села Сухо и Висока, како и североистосните говори (*оку,-еш*...).

[3]) Освен за ова време, *ќе* служи и за образување на други идни времиња (в. *Б. Конески*, Граматика на македонскиот литературен јазик, II, стр. 209 — 217.

[4]) Списание на Българската академия на науките, книга LXXI, София 1950, отделен отпечатък, стр. 69—78.

на значењето од „показвам към желая, искам" мисли дека може лесно да се објасни со тоа што коренот *сок-*, покрај значењето покажувам, во словенските јазици има и други значења, „а от друга страна преходът на значение говоря (*ѓоворить, сказать, ђелѣть*) към искам, желая бил доста обикновен".

Проф. Мирчев најпосле се задржува на толкувањето за овој глагол што го дава проф. Вајан (во заедничкиот труд со проф. Мазон[5]), кој тргнува од аористната основа *иска*, што во македонските говори според него била редуцирана во *ска-*, од која со секундарно *ъ* е добиено *съка*. Од оваа основа поради редувањето ą / á и поради близоста на *а* и *ъ* е образувана сегашната форма *сака*. За доказ дека во аористната основа *ска-* можело да се развие секундарно *а*, се приведува аористната основа *тъка*, што им е својствена на источните бугарски говори. Слабото место на ова толкување според проф. Мирчев е во тоа што останува нејасно зошто било неопходно да се прибегнува до секундарно *ъ* кога формите **скам*, **скаx* би можеле да се трпат во македонските говори, како што во истите се трпат формите „тка(е)м, ткаех" и додава: „Изобщо много добре е подчертано различието между западните и източните български говори не само по отношение на глагола тъча — ткам ткаем, но и при всички други подобни случаи, гдето в източните говори се явява било вторичен ер, било запазен стар ер. Напр. срещу източнобългарска аористна форма опънах, на запад имаме само опнах, а срещу незавършената източна форма опъвам, на запад имаме само стара форма опинам; срещу източнобългарско дъно, в западните говори имаме безусловно дно" (стр. 73—74). Проф. Мирчев, освен тоа, одбележува дека нема примери за губење на почетното *и*, дури во аористните форми каде што не било под акцент.

По изложувањето на досегашните толкувања за *сакам* проф. Мирчев дава свое објаснение, во кое го сврзува со стсл. *сѣкѫ сѣшти* — *сѣкаѩ сѣкати*, буг. *сека сечеш*, при кој првобитното значење сечам минало во „мислам, сметам", што во бугарскиот литературен јазик се пази во адвербијализираниот израз *сякаш* (< *сѣкаш*, 2 л. едн. сегашно време). Така, за разлика од проф. Младенов, кој се опира на запазениот само во бугарскиот јазик архаичен глагол *с'акам* со првобитното значење „говоря", а западнобугарското и македонското *сакам* го сврзува со индоевропски корен пак со значењето „говоря", што се пази во денешното „*сочи*", проф. Мирчев тргнува од семантичната промена на глаголот *сѣкѫ — сѣшти* со индоевропскиот корен sēk-.

На семантичниот развој на *сѣкѫ — сѣшти* од сечам кон мислам според проф. Мирчев тешко може да му се противстави нешто суштествено, бидејќи ваквата промена се потврдува и од сосем обичните изрази „сече му умът", „сече му главата", што можат да послужат „като една от най-сигурните опори за такава семантична промяна" (стр. 75). Полно соодветство, освен тоа, покажува и семантичниот развој на латинскиот глагол puto, -are од „schneiden" amputare „rings beschneiden, abschneiden" кон значењето „rechnen, berechnen, anschlagen, vermuten,

[5]) L'évangéliaire de Kulakia, un parler slave du Bas-Vardar, Paris 1938, стр. 39.

meinen (Walde, Lat. ety. W. 627)", како и глаголот cernere „sichten, urteilen", кој е изведен од корен што означува с е ч а м. Истава семантична промена при глаголот *сѣкѫ — сѣщи* станала и во западните бугарски говори, на кое испитувачите досега не обрнувале внимание. Така, наследниците на *сѣкѫ — сѣщи* во овие говори се застапени не само како *секам* туку уште почесто како *сакам*. Првата форма (*секам*) укажува на несомнената врска на источнобугарското *с'акам* „мисля" со стсл. *сѣкѫ — сѣщи*, а втората (*сакам*) ни дава сигурни податоци за времето кога настанала семантичната промена при овој глагол. Таа промена е несомнено стара, бидејќи се поклопува со времето кога ѣ во овие говори уште се изговарало како *'а*. По тој начин западнобугарското *сакам* „мисля, желая", е од ист вид како што се примерите „ц а н а, ц а д и м, ц а п и м". Со значењето „мисля" се простира од Софиско на север до Ломско.

Семантичниот развој на *сѣкѫ—сѣщи*, меѓутоа, отишол понатаму, бидејќи последниов со текот на времето го придобил значењето „искам, желая", кое постепено ги истиснало наследниците на *хощѫ* и *ищѫ*. „Разбира се, — додава авторот — това значение се е развило не от *сѣкѫ* „*сека*", а от *сѣкѫ* „мисля". По такъв начин се е дал живот на широко разпространеното днешно западнобългарско с а к а м" (стр. 76). За поткрепа на ваквиот семантичен развој при *сѣкѫ—сѣщи* се укажува на стсл. *рачити* „желая, изволявам" од коренот *рек-*, како и на тесната врска која понекогаш се создава меѓу „говоря" и „мисля", на пример, во буг. *думам* „говоря" и буг. дијал. *думам* „помня, мисля", рус. *думать* „мисля". По застапеноста на овој глагол во западнобугарските говори, проф. Мирчев последниве ги дели на две групи: во едната означува истовремено „мисля" и „искам", а во другата само „искам". Во првата група спаѓаат предимно северозападните бугарски говори, во кои семантичната промена станала најрано и довела до значењето „volo". Од нив формата *сакам* минала и во оние говори кои обично не даваат докази за рано затврднување на *ц* и *с* пред ѣ. На крајот авторот одбележува дека *сакам* со значењето „volo" им е познат во полн опсег и на македонските говори, при сé што процесот на *цѣ* > *ца* е ограничен во оние што се простираат во појасот од Штип до Воден. Во Хаџи-Данииловиот „Четиријазичник" сепак се среќава формата σακάιτζη за гр. 'αστραπή, во која според авторот се крие именката *сакаѓица — секајца* (< *светкаѓица*), и која укажува дека затврдувањето на *а* пред ѣ (т. е. *сѣ* > *са*) можело да се простира и во расположените поназапад македонски говори.

Расправата на проф. Мирчев за глаголот *сакам* може да се подели на два дела. Во првиот дел дава критичен преглед на досегашните обиди да се објасни настанокот на овој глагол, при што посебно се задржува на толкувањата од Младенов и Вајан, кои ги отфрла. Во вториот дел изнесува свое објаснение за овој проблем. За разлика од првиот дел, каде толкувањата за глаголот *сакам* се отфрлени со убедлива аргументација, вториот дел, во кој е дадено ново објаснение, не е наполно осветлен и аргументиран. Одделните поставки на кои се опира и гради новото толкување можат поинаку да се објаснат, што значи дека последново во целост тешко би можело да се прифати. Со други зборови, изведувањето

на *сакам* „volo“ од *сѣкж—сѣшти* со посочените аргументи не задоволува наполно, односно бара подобра и поисцрпна аргументација.

Така, на пример, недоступно е аргументирана пред сè семантичната промена на глаголот *сѣкж—сѣшти* од с е ч а м кон м и с л а м и од м и с л а м кон с а к а м. При објаснувањето на семантичната промена од с е ч а м кон м и с л а м авторот тргнува од изразите „сече му умът“, „сече му главата“, кои се навистина застапени и во македонскиот јазик (сп. му сече умот, му сече главата), но кои им се затоа непознати на останатите словенски јазици, поради што можат да се земат како изолирана појава. Дека навистина не можат да послужат како сигурен аргумент, се гледа и од фактот што адекватни изрази се среќаваат и во соседните несловенски јазици (сп. на пр.: грчки μοῦ κόβι τὸ κεφάλι, влашки (nu) ñi țalje mintea, турски akli kesiyor, од кое може да се заклучи дека претставуваат вид балканизам или дека во бугарскиот и македонскиот јазик се веројатна калка од спомнатите јазици. Од друга страна, повикувањето на полното соодветство во семантичниот развој при глаголите „puto, -are“ и „cerno, -ere“ исто така не ни дава право да заклучиме дека имено истата промена можела да настане и во приведените од проф. Мирчев говори, бидејќи таа веројатно би се одразила и во другите бугарски и македонски говори, а можеби и во некои од останатите словенски јазици, за кое, меѓутоа, немаме примери.

Семантичната промена на глаголот *сѣкж—сѣшти* авторот ја зема за несомнено стара, бидејќи се поклопува со времето кога ѣ уште се изговарало како *а*, така што *сакам* во случајов влегува во примерите од видот *цана*, *цадим*, *цайим* и др. Ако ја примиме оваа претпоставка, тогаш со право би очекувале извесни траги од *сакам* со неговите денешни значења во постарите споменици. Такви траги, меѓутоа, досега не се откриени. Малку чудно изгледа дека една толку стара појава да не се одрази во некој од средновековните и други споменици?! Од друга страна, како што е познато, овој глагол е воопшто типичен за македонските говори, во кои ѣ обично порано минало во *е*. Врз основа само на примерот σαχάιτζη, кој притоа можел да биде и неточно запишан, тешко може *сакам* да се изведе од *секам*. Не е за одминување, освен тоа, фактот дека значењето м и с л а м при глаголот *сакам* во македонските говори воопшто не е застапено, што секако не зборува во прилог на познатата семантична промена на овој глагол од с е ч а м → м и с л а м → с а к а м („volo“). Ваквиот семантичен развој проф. Мирчев го поткрепува главно со глаголот *думам*, кој ги има значењата з б о р у в а м и м и с л а м, и со стсл. *рачити* „желая, изволявам“. Последниов, меѓутоа, при сè што се изведува од коренот *рек-*, очигледно не совпаѓа со глаголот *решти* (т. е. претставува изведен глагол кој истапува само со тоа значење), додека при *сакам* имаме семантична промена на еден ист глагол (*сѣкж—сѣшти*) што, по наше разбирање, не е идентично.

Покрај изнесените забелешки, толкувањето на проф. Мирчев не може да се прифати и поради постоењето на глаголот *сакати* во приморската книжевност[6]), кој по основното значење совпаѓа со *сакам*.

---

[6]) *sakati*, *sakam* isto što iskati. . . , tražiti. Marulić 80, RJA.

Ако во македонскиот и бугарскиот јазик *сакам* може теоретски да се изведе од *сѣкѫ — сѣшти*, тоа не може да се рече и за хрватскиот глагол *сакати*, бидејќи ѣ во српскохрватскиот јазик има наполно подруги рефлекси. Глаголот *сакати*, значи, во случајов останува без секаква врска со македонското и бугарското *сакам*. Изолирани појави во одделните словенски јазици секако не претставуваат реткост, но дали тука се однесува за ваква појава, е големо прашање. По сѐ изгледа дека меѓу *сакати* и *сакам* постои генетична врска. Во прилог на тоа, мислам, зборува како дијал. запазеното основно значење на *сака* (quaerere), кое е идентично со она на *сакати*, така и фактот дека напоредно со глаголот *сакати* се употребувал и се употребува *искати* (т. е. покрај *сакам* познат е и глаголот *искам*). За македонските говори, како што беше одбележено, карактеристичен е глаголот *сакам* место *искам*. Сепак во постариот период се употребувал имено глаголот *искам*. Од друга страна, територијата на глаголот *сакам* на север граничи со *иска*[7]), на исток (малешевските говори) — исто така. Најпосле, *иска* е запазен и на југ, и тоа со основното или првобитно значење б а р а (quaerere), — во с. Бобоштица, што значи дека го познавале и југозападните говори. Семантичното поклопување меѓу *сакам* и *искам*, окруженоста на *сакам* од територијата на *искам*, како и фактот дека глаголот *искати* е застапен во најстарите споменици и дека сѐ уште не е наполно изгубен, ни даваат право да согледаме извесна врска меѓу овие глаголи, а заедно со тоа последниов (*сакам*) да го изведеме од првиот (*искам*).

Со оглед на тоа дека *сакам* во старословенските и воопшто во црквенословенските споменици не е застапен, може да се претпостави дека настанал во поново време. Недостигот од достаточен број проучени споменици засега претставува главна пречка поточно да се определи неговото појавување и затврдување во македонските говори. По својата форма тој најблиску стои до глаголот *искати* од кој се разликува главно по тоа што групата *иск*, која се наоѓа во коренот, по оваа или онаа причина станала незгодна за изговор, поради што дошло до нејзиното разбивање. Тоа станало на тој начин што почетното *и* испаднало, а меѓу *с* и *к* се развил вокалот *а*, со што е добиена формата *сака*. Во современиот јазик групата *иск* навистина не е необична, но се среќава главно во сложенки од видот *искапа* (< *из -капа*), *искара*, *искрши* и др. Ваквото објаснение за настанувањето на *сака*, строго земено, уште не е достаточно аргументирано, но дека има извесна основа, се гледа, меѓу другото, и по тоа што добивањето на *а* од вторичното ъ го потврдуваат ред примери од видот *пастрмка* (сп. буг. *пъстърва*, схрв. *пастрма* и *пастрва*, слов. *postrv*, чеш. *pstruh*, пол. *pstrąg*, брус. *стронга*) или *магла*; *потакне*; или: *ветар*, покрај *ветер*, *оган* (и *огон*, *огин*); *добар*, *итар*, *модар*; или: дијал. *дошал*, *рекал* итн.

Изведувањето на *сакам* од *искам*, како што одбележивме, се поткрепува и од семантична страна. Основното и првобитното значење на

---

[7]) Така, на пример „Речник косовско-метохиског дијалекта" од Г. Елезовић ги бележи следниве значења на овој глагол: „1. хтети; 2. тражити".

глаголот *иска* = стсл. *искати*[8]) од кој го изведуваме и *сака*, како што истакнавме, е б а р а (quaerere), кое повеќе или помалку сѐ уште се пази речиси во сите македонски говори. Покрај ова значење, во сите македонски говори, како и во литературниот јазик, при овој глагол се развило и значењето с а к а (velle), кое постепено почнало да го потиснува главното (основното). Во резултат на сето ова денес најчесто и најтипично за овој глагол не е веќе старото (основното) значење — б а р а (quaerere) туку поновото с а к а (velle), кое станало општо и типично за македонските говори и македонскиот литературен јазик.

Посебно прашање, меѓутоа, во случајов претставува околноста како воопшто дошло до развивањето на значењето с а к а (velle). Тука по сѐ изгледа треба да се тргне од тоа дека при овие поими (velle и quaerere) во јазичната пракса често доаѓа до совпаѓање и мешање во таа смисла што о н а ш т о с е б а р а — с е с а к а, и обратно: о н а ш т о с е с а к а — с е б а р а. Еднаш веќе добиено, значењето с а к а (velle) отпосле можело да се прошири за сметка на значењето б а р а (quaerere) и постепено наполно да го потисне, поради што станало нужда последново да се сврзе со некој друг глагол (в. стр. 286). Сепак, старото (првобитното) значење при *сака* = *иска*, како што забележивме, во народните говори не е изгубено. Покрај овие две основни и најчести значења, при глаголот *сака* со текот на времето се издиференцирале уште некои, секундарни, значења, кои обично исто така добиле релативно голема распространетост. Ракописот на „Речникот на македонскиот јазик", II, ги бележи следниве значења:

„1. hteti; 2. voleti, ljubiti; 3. želeti, poželjivati; 4. zahtevati, iziskivati (оваа работа сака голем напор ovaj posao iziskuje veliki napor); 5. trebati (сака да се јаде, да се пие за да се живее treba jesti, piti da bi se živelo); 6. dijal. tražiti (nekoga, nešto); 7. dijal. prositi devojku; II—*ce* voleti se, ljubiti se".

Во поглед на приведениве значења треба да се одбележи дека со одземка на петтото („trebati") и шестото („tražiti"), кое е старо, односно првобитно при овој глагол (=*искати*), другите можат да се изведат од денес најчестото и најтипичното за овој глагол значење — х т е т и (velle). Со други зборови, последново по пат на раширување се издиференцирало во „voleti, ljubiti; želeti, poželjivati; zahtevati, iziskivati; prositi devojku" и др. Петтото значење („требати") сепак тешко би се извело од х т е т и (velle). Тоа по сѐ изгледа претставува калка од турскиот глагол *istemek*[9]) кој, покрај другите свои значења, го има и ова значење. Од друга страна, за одбележување при овој странски глагол е и фактот дека речиси сите негови значења му се својствени и на глаголот *сака*, што значи дека развивањето и утврдувањето на секундарните значења кај последниов можеле да бидат потпомогнати од значењата на првиот

---

[8]) *L. Sadnik* и *R. Aizetmüller*, Handwörterbuch zu den altkirchenslavischen Texten, Heidelberg 1955, ги даваат следниве значења: „suchen, aufsuchen, trachten nach, ersuchen um".

[9]) „Турецко-русский словарь" од Д. А. Магазаник ги има следниве значења: 1. хотеть, желать. . .; 2. просить, спрашивать; 3. требовать; 4. искать; 5. быть нужным; нуждаться; *ister* требуется, нужно. . ."

